


# НАРОДНА ПОЕЗИЈА

# НАРОДНА ПОЕЗИЈА

Приредил

Др. КИРИЛ ПЕНУШЛИСКИ



„КОЧО РАЦИН“
СКОПЈЕ — 1964

## ЗА НАРОДНАТА ПОЕЗИЈА

Од македонските народни умотворби, народните песни стојат на прво место и по својата тематска разновидност и сеопфатност на сите актуелни настани од животната врвица на нашиот народ, и по својата поетска емотивност, и по ненадминатата музикалност. Песната наша била постојан придружник на сите наши далечни и блиски претци, таа денес интензивно живее со нас и ќе продолжи да ги придружува сегашните и идни наши поколенија. Поврзаноста на целокупниот народен живот со песната, огромната улога што таа ја имала во сите периоди од нашето историско постоење се истакнувала неброено пати. Веќе во првата печатена збирка со македонски народни песни (1860 година), нејзиниот издавач Стефан Верковиќ заситеноста на секојдневниот живот на масите со пеење вака ја опишал: „Во планина кога своето стадо го пасе или обиколува, или кога дрва сече, во поле кога ора или копа, на ливада кога коси или сено собира, во празнични денови кога во дебели сенки во друштво седи или оро игра, брдата и долините се тресат од неговото милозвучно и продуховено пеење, што тој од своите прадедовци го наследил заедно со својот јазик. Но, особено женскиот пол, слично на некоја птица пеачка, во младоста целиот свој живот го поминува речиси во пеење". Истото тоа, малку поинаку, го истакнал и Константин Миладинов, во својот предговор кон зборникот на народни песни ((1861 година): „Народните песни се показалка на степенот од умствениот развиток од народот и огледало на неговиот живот... Во жалба и во радост, на свадба и оро, на жетва и грозјебрање, на везење и предење, по поле и по гори, штедро ги излива песните како од богат извор; затоа може да се рече, дека *народоӣ е секогашен и велик ӣевец*".

Меѓутоа, иако е наполно точно дека „народот е секогашен и велик певец", сепак е тешко да се утврди кога всушност започнале да се создаваат народните песни. Се разбира, дека нема никаква пречка да се претполага оти појавата и создавањето на нашите песни од нивната прва фаза па до најразвиените нивни видови да поминала низ оние патишта низ кои поминало поетското творештво на било кој народ. Ако потеклото на првобитната поезија се поврзува со синкретската нејзина состојба, т. е. дека таа првобитно не постоела самостојно, туку

придружена од други елементи на првобитната уметност (игра, музика, обред), и дека одделувањето на поезијата од овие елементи станувало постепено и во многу подоцнежните етапи на општествениот развиток, тогаш ништо не пречи да се каже дека првите стапалки на нашите далечни претци кон поезијата барем теоретски се поклопувале со оние стапалки што науката можела да ги согледа и проучи кај заостанатите, нецивилизирани племиња од разни краишта на светот за последниве сто години. Иако по пат на споредба и аналогија се доаѓа до ваков заклучок, и постоењето на т.н. *обредни песни*, чие потекло води несомнено кон најдлабоката древност и, меѓу другото, претставува прилично сигурно сведоштво за нивната старост, — сепак тешко може да се проследи и утврди животот на нашата народна песна дури и во текот на нашето историско постоење. За жал, не постојат никакви писмени документи од кои би можело да се согледа: *кога, како и на кој начин* биле создавани одделни видови од народната поезија, односно *кога започнало создавањето, процутот или исчезнувањето на одделни видови песни и нивното сменување со други видови песни*, бидејќи е јасно дека народните песни, изразувајќи субјективни чувства, сфаќања и погледи или пеејќи за разни објективни настани и личности, морале да трпат сериозни промени и во својата содржина и во својата форма, минувајќи низ различни етапи од општествениот развиток на нашиот народ. Спрема тоа, нашите денешни песни секако не личат на песните што нашите далечни прадедовци ги создавале, но во нив сепак се среќаваат бројни остатоци од преживеаните етапи на нашето минато.

Нашите претци започнале да се населуваат на Балканскиот полуостров од V — VII век на нашата ера. Во тоа време Словените немале своја писменост, па затоа не постоеле реални можности за евентуално запишување на било какви текстови. Сепак, првите сведоштва за постоењето на народни песни (и инструменти) кај Словените датираат токму од ова време. Најраното сведоштво е од византискиот историчар Теофилакт Симократ (592 година): дека Словените свиреле на лири (гусли); оправдано се претполага дека ова свирење било со пеење. Какви биле, меѓутоа овие песни по карактер и содржина ниту се знае, ниту можат да се прават било какви претпоставки.

Првите словенски писмени траги за народната поезија се наоѓаат во разни црковни книжевни дела. Црковните писатели обично остро истапувале против народните песни и игри, сметајќи ги како штетни и опасни за христијанството поради нивниот пагански карактер, што не бил во согласност со идеологијата на новата религија. Епископот Константин Преславски (IX век) во своето „Поучително евангелие" ги предупредувал своите слушачи да се чуваат од „бесовски песни" и „бесовско пеење". Типично е, меѓутоа, истапувањето во оваа смисла на презвитерот Козма неговата беседа против богомилите. Тој ги осудувал и сметал за нехристијани сите оние „што пијат вино со гусли, со танци и бесовски песни и веруваат во соништа и секакви ѓаволски учења". Презвитерот Козма бил против народните игри и песни затоа што, како што тој пишува, „многу луѓе повеќе трчаат по игри, отколку в

црква и ги сакаат повеќе басните, отколку книгите". Во житијата на Сава Немањиќ од Доментијан и Теодосие (XIII и XIV век) има директни укажувања за создавање на народни песни, за нивното пеење со гусли и тапани.

Првите забележени народни песни кај Јужните Словени датираат дури од XVI век. Хварскиот поет Петар Хекторовиќ, во својот спев „Рибање и рибарско приговарање" внесол лирски и епски народни песни, меѓу нив едната е за Марко Крале и брат му Андријаш.

Македонски народни песни, колку што досега е познато, за првпат биле запишани во „Ерлангенскиот ракопис" од XVIII век. Во прашање се песни од наши преселници во Славонија. Првата објавена македонска народна песна е од почетокот на XIX век; ја објавил Вук Караџиќ во својата „Народна Српска Песмарица" (1815 година). Во 1822 година, Карџиќ објавил уште 27 македонски песни во својот „Додаток Санктпетербургским сравнителним рјечницима свију језика и нарјечија са особитим огледима бугарског језика". Сите овие песни се од Разлог и Вук ги запишал во Виена.

Првата печатена збирка со македонски народни песни ја објавил 1860 година во Белград Стефан Верковиќ под наслов „Народне песме Македонских Бугара". Идната, 1861 година, во Загреб, беше отпечатен и зборникот на Миладиновци.

Од овие кратки и патем изнесени факти за народните песни, произлегува она што е несомнено — дека нивното потекло датира не само однајдалечните епохи од нашето историско минато, туку дека тие постоеле и во предисториската епоха во нашата општословенска татковина. Со текот на времето, меѓутоа, народната поезија трпела секакви промени, на прво место идејни и жанрови, во сообразност со општествените и социјални промени низ кои поминувал народот, потем стилски и јазични. Се разбира, не сите песни трпеле еднакви промени: некои се менувале повеќе, некои помалку, веќе според нивната тематска страна. Од лирските песни најтврди останале обредните песни, поради нивната тесна поврзаност со народните обичаи кои љубоморно се чувале и пренесувале од една генерација на друга. Промените се природен и законит процес во народното творештво. И песната како продукт и одраз на една општествена положба не може да остане скаменета, непроменлива. Таа е секогаш жив одраз и израз на современите сфаќања и настани, секогаш подложна на приспособување кон новата општествена состојба, новите погледи и настани. Во таа смисла, народната песна историски е обусловена и поврзана со историската судбина на народот; таа има и своја сопствена историја, дел од историјата на нашето народно творештво.

Меѓутоа, иако нашите најрани поетски појави нè водат кон најдлабокото наше минато, при што е наполно невозможно како што веќе се истакна, — да се утврди времето кога започнала да се создава поезијата и како таа првобитно изгледала, сигурно е дека сето она што се знае за потеклото на поезијата воопшто, важи и за потеклото на

нашата поезија, односно дека таа никнала и се развивала во најтесна врска со трудовите процеси. Во текот на илјадници години, таа постепено се оддалечувала од нив, задржувајќи сепак многубројни траги од тие процеси.

Ако развитокот на поезијата не може да се согледа во сите нејзини развојни фази, секако може да се прифати мислењето дека поезијата се јавила кај Словените во една од своите подоцнешни фази. Најинтензивниот период во развитокот на поезијата на јужнословенските народи е времето на средниот век и, особено, времето на турското робување. Општествените услови во кои живееле нашите претци под Турците биле на прилично ниско ниво, што претставувало чекор назад спрема порано постигнатиот напредок на материјалниот и културниот развиток. Принудени да живеат главно во селата, речиси затворени и отсечени од културниот свет, поради својата ропска зависност од Турците и слабите тогашни комуникативни врски, тие биле ограничени да се борат пред сè за својата гола егзистенција, прилежно и на примитивен начин обработувајќи ја својата земја и одгледувајќи ги своите стада, и да се грижат да ги сочуваат основните белези на својата словенска припадност — јазикот, обичаите, верата. Во одржувањето и заштитата на народните интереси најважна улога одиграле семејните патријархални задруги, што како форма биле создадени уште во старата татковина. Сите односи внатре во задругата и спрема други задруги и надворешни лица и фактори се засновале на непишани но цврсти традиционални нормативи. Задругата ги бранела економските интереси на своите членови, таа секогаш истапувала како единствена и организирана целина. Во тоа била и нејзината сила. Задругата љубоморно ги чувала старите народни обичаи и обреди, што своите корења ги имале во далечното народно минато. Ни христијанската религија не можела, и покрај силните и упорни настојувања на црквата, да ги искорени старите пагански обичаи и обреди, па морала со текот на времето да се приспособува кон нив, прифаќајќи ги и адаптирајќи ги спрема своите потреби и сфаќања.

Чувајќи ја народната традиција, спрема тоа и народноста, задругата паралелно се јавувала и како главен носител на народната поетска традиција. Во условите на ропскиот живот, покрај народните игри, токму народните песни биле најважната забава и врска со минатото, со „давнешните подвизи" — како што Константин Миладинов истакнуваше, — за кои во песните се пеело, скоро единствена можност за регистрација на новите настани, новите животни проблеми, новите чувства и погледи. По таков начин, преку поезијата се поврзувале минатото и сегашноста, се составувала една поетска усна хроника, подложна на постојани промени. Во таа смисла, народната поезија е непресушен извор за проследување на развојниот пат на нашиот народ, особено за развојниот пат за будењето на нашата македонска национална свест.

Условите на ропскиот живот, повлеченоста во себе и љубоморното пазење на народната традиција воопшто создавале, гледаме, услови за развитокот и процутот на народната поезија.



Бројот на македонските народни песни е многу голем, во него се вклучени разновидни песни: и по содржина, и по нивните жанрови особености. Токму овој факт им наметнувал веќе на првите собирачи и издавачи на нашите народни песни да бараат начини за што подобра класификација на своите збирки. Веднаш, меѓутоа, може да се истакне дека прашањето за класификација на народните песни е еден од потешките фолклорни проблеми.

Стефан Верковиќ ја беше класирал својата збирка со македонски народни песни според народните називи за одделни видови песни (без наслови на песните, само со називи: велигденски, ѓурѓовденски, константиски, петровски, жетварски/ аргатски/, свадбени, лазарски и ороводни). Поделбата на Верковиќ, според поводот и времето на исполнувањето на песните, е слична на онаа што Вук Караџиќ ја применуваше во своите прочуени збирки со српски народни песни. На сличен начин е извршена и поделбата на песните во зборникот на Миладиновци, во кој има и епски песни. Кузман Шапкарев, меѓутоа, триесетина години подоцна, веќе се обидел да направи чекор напред кон една поиздржана класификација. Во својот зборник, тој ги поделил народните песни на четири основни групи, усвојувајќи го, главно, принципот за класификација на песните од тогашната бугарска научна пракса. Во софискиот „Зборник за народни умотворенија, наука и книжнина" (т. I, 1889), проф. Шишманов ја беше вовел поделбата на песните „според предметите за кои се зборува во песните". Шапкарев, кој беше сотрудник на ова списание, природно, ја искористил оваа поделба. За тоа сведочат дури и сличните називи на неговите групи: оддел I и II — самовилски, религиозни и обредни песни; оддел III — политички; оддел IV — песни од општествениот, семејниот и приватниот живот.

Меѓутоа, ни до денес не е издадена една поприфатлива класификација, што би ги задоволила теоретските, литературно-историски и практичните потреби. Тешкотиите произлегуваат не само од содржинската, тематската страна на извонредно големиот број народни песни, што ги зафаќа речиси сите поетски жанрови, туку уште повеќе од карактерот на одделни песни, нивната намена и употреба. Одделни свадбарски песни, на пример, содржински и по својот општ тон се чисто љубовни песни. Па ако не се знае дека тие се сврзани со свадбените обредни обичаи и дека во народот се пееле (некои дури и денес се пеат) исклучиво само тогаш, сосема слободно би можело да се сметаат и да се класираат како љубовни песни, зашто љубовта лежи во основата на нивната содржина. Или, меѓу обредните песни (лазарски, велигденски, ѓурѓовденски и др.) има најмногу песни што обработуваат пак љубовни мотиви, па нивната врска со празникот или обредот не е јасна .Следнава, прекрасна песна се пее, на пример, на Ѓурѓовден, кога момите и младичите се нишаат на нишалки окачени на дрва:

„Разигра се јунаково срце,
како риба во длабоко море,
како јагне во широко стадо,
како вино во сребрена чаша,
како ждребе во големо стадо."

(СбНУ, XIII, Битола)

Меѓутоа, оваа песна се пее и како свадбарска (Јастребов, стр. 413). Се разбира, тешко е да се утврди каква била оваа песна првобитно и каде припаѓала: кон ѓурѓовденските или свадбарските песни, ако го прифатиме принципот на класирање според времето и поводот на нивното исполнување. Од друга страна, оваа песна, како и многу други, лесно би можела да се откине од својот повод и намената за исполнување и да се пее како слободна песна, во секое време. Во таков случај, нејзиниот љубовен карактер би одлучил за нејзиното класирање. Иако е невозможно да се бара строго разграничување меѓу содржината и поводот за исполнување на народните песни, бидејќи тие можат да бидат слеани, како што можат да бидат и издвоени, сепак е сигурно дека *најдобра би била онаа класификација што песните би ги класирала според нивната содржина*. По таков начин, сите оние песни во кои љубовта се јавува како основа на нивната содржина би се групирале наедно и би се сметале за љубовни песни. Се разбира, ништо не би пречело љубовните песни натаму да се делат според некои општи теми (поими, сфаќање на љубовта, убавина на момата и младичот, вљубувањето, среќна или несреќна љубов, грешна љубов итн). Ако би се постапувало по овој принцип, тогаш би се создале тематски групи внатре во секој одделен вид песни.

Ваков еден пристап кон решавањето на проблемот на класификацијата наполно би можел да задоволи, ако би морало да се води сметка и за некои други важни аспекти, сврзани со природната и карактерот на народната поезија, на прво место со народната традиција — еден од најистакнатите белези на народното поетско творештво. Тешко би можела да се прикаже и зачува народната традиција ако поводот и времето на исполнувањето на песните се отфрлат: поводот често е непосредната инспирација при создавањето на одделни песни и тој го појаснува нивното потекло.

Спрема тоа, класификациите на народните песни што ги спроведувале нашите собирачи и издавачи на самостојни збирки, ако ништо друго, оставиле сигурни сведоштва за природата и карактерот на нашите песни, што веројатно денес потешко би можеле да се согледаат ако тие не го посочувале поводот на исполнувањето.

Народната поезија, инаку, и денес најчесто се дели, според општите принципи и за поделбата на уметничката поезија, на лирика и епика. Овој принцип го беше применил уште Вук Караџиќ за поделбата на српските народни песни. Тој се применувал и од другите јужно-

словенски народи. Меѓутоа, во народната поезија е вонредно тешко да се врши строго разграничување на песните на епски и лирски песни, бидејќи многу песни се лирско-епски. Освен тоа, како што видовме, некои песни можат да припаѓаат на две или повеќе различни групи. Значи, ако би го усвоиле принципот на класификација на песните според нивната содржина, тогаш само содржината би требало да одлучува а не нивната форма. Така денес постапуваат мнозина. Со тоа, на пример, би се избегнало песните со митолошки мотиви (чисто лирски, балади или чисто епски) одделно да се разгледуваат. Но, проучувањето на народната поезија е полесно за учениците ако се применува оној принцип за поделба што се применува и за уметничката поезија. По таков начин полесно ќе можат да се прават нужните споредби.

Водејќи сметка за она што напред беше изнесено за проблемот на класификацијата и имајќи ги предвид и најновите класификации кај другите југословенски народи, македонската народна поезија ја делиме сепак на: *лирика и епика*. И лириката и епиката, како што ќе видиме, можат натаму да се делат на повеќе групи.

Основната разлика помеѓу лирските и епските народни песни е таа што *лирската поезија е субјективна поезија*, таа изразува разни интимни чувства и стремежи, погледи и сфаќања на одделни луѓе, а *епската поезија е објективна, раскажувачка, описна поезија*. Сижетиката на епските песни е многу тврда, постојана и тешко се менува; таа се строи, главно, врз јуначки подвизи и дела на одделни лица, племиња и народи. Најчестиот јуначки сиже е меѓусебната борба помеѓу двајца или повеќе јунаци (или со некое митолошко суштество), при што главниот јунак се идеализира и прикажува како непобедлив јунак.

Освен оваа битна разлика во карактерот и тематиката на лириката и епиката, тие имаат и свои особености, пред сè стилски. Поетиката на епиката се базира на утврдени нормативи и со употреба на постојани стилски средства, поради што е создаден посебен стил на епиката. Некои дури епскиот стил го сметаат за *национален стил* а не индивидуален (Николај Кравцов, на пример, во својата студија „Сербскиј епос", Москва 1933, така го определува стилот на српската епска поезија, наспроти на Гастон Парис и Прајс). Самиот стил на епиката е опширен, мирен, возвишен и свечен, со изедначен ритам, базиран на наизменични описи и раскажувања. Раскажувањата се одвиваат најмногу преку монолози и дијалози, со што се постигнува динамика во излагањето на сижетот. Инаку, стилот на епските песни е полн со постојани стилски фигури и украси. Најчестите стилски средства се: епитетот, епските повторувања, споредбите (и одречни), хиперболите и контрастите, персонификацијата; често се употребуваат и разни симболи и типични бројки. Сите овие средства, особено епитетите, хиперболите и контрастите, служат за идеализација на личностите и настаните за кои се пее. Идеализацијата е една од основните цели на епската песна, на епосот воопшто. Меѓутоа, поетиката на лирските песни, наспроти на постојаноста на поетиката на епските песни, е подложна на многубројни промени поради самиот свој карактер, што се

гради врз изразите на емоцијата а не на сижетот. Овој факт овозможува лирските песни постојано да се збогатуваат не само со нови чувства и изрази, туку и со нови форми. Ова е причината што кај лирските песни има далеку повеќе варијации, отколку кај епските песни. Освен тоа, бидејќи лирските песни се пеат во секакви прилики и од широк круг луѓе, а не само од определени луѓе, како што е тоа случај со епските песни (често професионални пеачи и свирачи), сето тоа придонесувало во содржината и формата на лирските песни да се вршат и суштински промени, според различните вкусови и идеи на исполнувачите на песните.

Кирил ПЕНУШЛИСКИ

# ЛИРСКИ НАРОДНИ ПЕСНИ

Македонските лирски народни песни, како што е тоа случај и со лирските песни на сите Јужни Словени, најмногу ги создавале и пееле жените, па затоа тие често се именуваат од народот како „женски" песни. Благородната почва врз која никнувале и се ширеле лирските песни биле условите во кои Македонката живеела во минатото, особено во времето на робувањето под Турците. Тогашните разни колективни собири на жените: седенките и слични форми на колективна работа (предење, везење и сл.) биле оние места кадешто поединечно или заеднички се пееле стари песни и често за првпат пееле или импровизирале нови песни. И веселбите, што биле сврзани со одделни празници (Божик, Велигден, Ѓурѓовден и др.) или со крупни семејни настани (крштевања, свадби и сл.) постојано биле придружени од песни и игри. Меѓутоа, би било погрешно да се смета дека во создавањето и пеењето на лирските песни учествувале само жените. И мажите, особено младичите, биле автори и пеачи на многу лирски песни.

Во многувековното создавање на нашите лирски песни учествувале разни социјални групи. Со тоа, наедно (и надвор од оние промени што во текот на времето се вршеле во една иста социјална група како одраз на општествените и социјални промени, на кои таа била подложна), се објаснува разновидноста во третирањето на одделни мотиви и проблеми. *Лирските песни пред се се творби на селскиот свет*, бидејќи во нив на прв поглед се очигледни чувствата и стремежите, сфаќањата претставите од животот и психологијата на селанецот. Лирски народни песни се создавале и во градовите, само што тие се помлади од првите. Никнувајќи најмногу во средината на занаетчиите (овие најчесто биле доселени од селани), нивните песни се потпирале врз постојната народна поетска традиција, но постепено во нив се внесувале нови стилски и композициски елементи, па им се менувала и содржината. Некои од ваквите песни претставуваат еден вид граѓанска лирика со доста позајмени елементи и од уметничката литература.

Како своевидна појава во народната лирика е мешањето на песните од овие две социјални групи. Тоа бил континуиран процес, чиј почеток треба да се бара кон почетокот на XIX век, кога всушност

започнале да јакнат македонските занаетчии. Позајмувањата се вршеле за сметка на вкусот и идеите. Во љубовните или свадбарските песни, на пример, во кои најмногу се чувствува мешањето и диференцијацијата во идеите и вкусовите на овие две социјални групи, градските елементи и сфаќања за убавината на жената и за односите во љубовта и бракот ги заменувале селските. Меѓутоа, причините за пренесувањата и спојувањата можеле да бидат и други: од обични механички, понекогаш сосема случајни, па сé до свесни усогласувања со идеологијата на другата социјална група.

Нашата народна лирика може да се подели на следниве осум групи, иако една точна поделба не е можна, зашто еден ист мотив може да се јави во две или повеќе групи:

I. Обредни песни
II. Митолошки песни
III. Трудови песни
IV. Љубовни песни
V. Семејни песни
VI. Приспивни и детски песни
VII. Шеготни и сатирични песни
VIII. Родољубиви песни.

ОБРЕДНИТЕ ПЕСНИ се дел од нашите најстари поетски творби, во својата суштина пагански песни, што веројатно никнале во периодот на варварството, меѓу земјоделците и сточарите. Со време, меѓутоа, со прифаќање на христијанството и под влијание на црквата, овие песни почнале да се менуваат и по содржина и по форма, приспособувајќи се кон идеологијата на новата религија, врзувајќи се кон одделни христијански празници (се случувало и обратно) и земајќи од новата религија (особено од Библијата, апокрифната и хагиографската литература) бројни елементи. Обредните песни сепак само донекаде се христијанизирани, трагите на паганските претстави во нив доминираат.

Обредните песни се исполнуваат само во определени денови и одделни празници: Коледа, Божиќ, Водици, Велигден, Ѓурѓовден, Петровден и др. Тука спаѓаат и песни што се пеат при раѓање (или крштевање), свадба и смрт, бидејќи и овие три најважни чина во животот на секој човек исто така се разликувале со разни обреди. Обредни песни се и додолските песни. Во сите овие песни, со текот на времето, поради промените во општествено-социјалните и производни односи, се натрупале разновидни елементи, од најстари пагански, преку христијанско-религиозни до реалистичко-новелистички.

МИТОЛОШКИ ПЕСНИ. Во оваа група спаѓаат песни и легенди за религиозни лица од паганското и христијанското време; за разни небесски тела и природни појави (сонцето, месецот, ѕвездите итн); за разни измислени, изумрени или реални животни и фантастични сущ-

тества (самовили, змејови, ламји, чуми, наречници и др.); за метаморфози, претворања на луѓе во животни и обратно.

Митолошките песни прво биле чисто лирски песни, всушност мали поеми и импровизации за природата, за личните чувства и стремежи на луѓето кон неа. Подоцна и постепено во нив се внесувале описи и повести и така некои од нив започнале да добиваат лирско-епски карактер, а некои дури и епски карактер.

По својот сижет и својата техника митолошките песни често се балади, драматски раскази за необични настани и необични личности. Една од карактеристиките на митолошките песни е мешањето и дополнувањето на реалното и измисленото во нив, што резултира од различниот однос на луѓето кон природата и општеството.

Голем број од митолошките песни се од до родовиотс трој кога митолошките претстави на луѓето играле голема улога во нивната свест. По својата форма и своите изрази овие песни се помлади од обредните песни, но често со нив се мешаат и прелетуваат.

ТРУДОВИТЕ ПЕСНИ се поврзани, како што и самото нивно име покажува, со трудот, со работата, најчесто со полските работи. Во жетварските песни се испеани сите фази од работата на земјоделецот: орање, сеење, жетва — најглавната работа на секој земјоделец, што со нетрпение се очекувала и свршувала со разни свечености. И овие песни се срзани со разни обреди поради верата на луѓето во постоењето на разни божества на плодноста.

Трудови песни се и тнр. овчарски песни, потем аргатските и печалбарските. Овие последниве кај нас се многу популарни; главните нивни мотиви се разделбата и љубовните копнежи, мачниот живот во туѓина и сл. Најпосле, меѓу трудовите песни спаѓаат и сите оние песни што се пеат при разни други полски и домашни работи, при ткаење, приготвување вино итн.

ЉУБОВНИ ПЕСНИ има најмногу. Нивната основа ја чини љубовта, но со вонредно широка и сеопфатна тематика: од моментот кога станува вљубувањето и првите љубовни задирања, евентуалните пречки за љубов, па сè до среќна или несреќна љубов. Други поважни мотиви на љубовните песни: љубов за сметка, отфрлена љубов, неверност, грабење на мома и ропство итн.

По структура и градба имаме чисто лирски љубовни песни, одраз на субјективното расположение на пеачот. Во прашање е обично кратка, лирска слика, без секаков настан, но во нив наоѓаат соодветен одраз и сликите на општествениот живот. Пошироки љубовни песни се романсите, во кои чувствата и расположенијата се менуваат. Тие не свршуваат никогаш трагично, иако можат да имаат драматски моменти. Романсите имаат мирен и одмерен стил во развивањето на темата.

Меѓу љјубовните песни има и балади. Тие се разликуваат од романсите по својот трагичен завршеток, бидејќи нивната концепција во основата е драматска; дејството е драмски напнато, со непредвидени пресврти.

СЕМЕЈНИТЕ ПЕСНИ зафаќаат широк круг мотиви од секојдневниот реален живот внатре во семејството, помеѓу одделни негови членови. Се сликаат односите и чувствата помеѓу маж и жена, родители и деца, браќа и сестри итн. Особено многу песни има за односите помеѓу невестата и свекрвата односно свекорот и другите членови на нејзиното ново семејство: девери, золви и др.

Овие песни се пеат во разни прилики и на разни места.

ПРИСПИВНИ И ДЕТСКИ ПЕСНИ нема многу во нашата народна поезија. Тематиката на детските песни е сврзана со елементи од детските игри. Преку нив децата се запознаваат и со извесни основни поими (броење, изговор на одделни гласови и зборови, својства на домашни животни итн.). Некои песни ги пеат самите деца, други се пеат за нив од нивните блиски (на пример, кога детето се држи на раце или на колено).

Тематиката на приспивните песни е посодржајна. Тие се многу постари и пеат, главно, за она што мајката му го пожелува на своето дете: убава иднина, среќа, безгрижност. И суровите, мрачни страни од животот исто така се одразени во некои приспивни песни. Нивниот ритам одговара на ритмот на лулањето, мелодијата е монотона — за успивање на детето.

ШЕГОТНИТЕ И САТИРИЧНИТЕ ПЕСНИ по своето потекло спаѓаат меѓу помладите лирски песни, веројатно од времето на родовото општество. Во почетокот острицата на смеата, иронијата, сатирата била насочена против неспособните луѓе, подоцна и против класните нееднаквости и спротивности. Основната цел им е — смеата! Затов народот и ги наречува „смешни" песни. Разни човечки слабости, мани и недостатоци се предмет на исмејувањето. Меѓутоа, овие песни имаат и една своја особеност. Имено, наместо луѓе како јунаци се јавуваат одделни животни, слично на приказните за животни. Животните дејствуваат како луѓе и преку нив алегориски се прикажуваат човечките субјективни чувства и стремежи. Главното во овие песни, меѓутоа, не е поуката.

РОДОЛЈУБИВИТЕ ПЕСНИ на лирски начин ги сликаат чувствата и стремежите на нашиот народ од борбите за национално ослободување: од Илинденското востание, од НОБ и од изградбата на нашата земја.

Овие песни се најмлади и во нив се наоѓаат бројни нови елементи.

## СИВА, СИВА Г'Л'БИЦЕ

Сива, сива г'л'бице,
к'де си се осивила?
Тамо, горе, на бел Дунав!
Шчо имаше, шчо немаше?
Злата чаша и каната
да служиме мала бога,
мала бога божиќова!
Божиќ ми е на небеси,
слава му е по сва земја.

(Коледарска)

## ЗБИРАЈТЕ СЕ ДЕЧИЊА

Збирајте се дечиња,
сред село на грејачка,
огон да си палиме
за да се изгреиме,
оти после ќе одиме,
Коледа да викаме,
костен да збираме,
за бадник да јадиме,
Божиќ да го чекаме
и прасе да јадиме.

(Детска, песна за бадник)

## ОРЛЕНЕ, КРСТАТНО ОРЛЕЕ

Орлене, орле, крстатно орле,
високо леташ, облаци тераш,
облаци тераш, роса да росит,
роса да росит, трева да растет,
трева да растет, паун да пасет.

(Божиќна)

## ОНА СТРАНА ОГАН ГОРИТ

Она страна оган горит,
ветер веит, не го силит,
роса росит, не го гасит.
Не ми било силен оган,
току била божа мајка:
сина носит на крштење,
да го крстит свети Јован.

(Водичарска)

## ВОДАРИЦИ

Ја надѕрни, бабо џубетарко,
у дворове тија малки моми,
малки моми, бабо, водаруши.
Тизе имаш девер за женење —
дали ќе му мома да избереш?
Дали си му коња потковала,
дали си му узда полеала,
дали си му седло оседлала,
дали си му зенгии турила,
дали си му рувото скроила.
дали си му чизмите купила?

— Имам абер, моми, како немам!
Јазе сам му коња потковала,
јазе сам му узда полеала,
јазе сам му зенгии турила,
јазе сам му рувото скроила,
јазе сам му чизмите купила,
туку чекам Водици да дојдат,
да изберам мома спроти него!
Па дојдоа водарици у двор,
па избрала мома спрема него,
Алт'на е мома спрема него!

(Водичарска)

## ВЕСЕЛИ ГОСТИ ВЕСЕЛ АБЕР ДОНЕСЛЕ

Домаќине, стомјанине,
ако спиеш, разбуди се,
ако пиеш, весели се!
Весели ти гости дошле,
одозгора, од планина,
весел абер ти донесле,
од твоето бело стадо:
сиви овци с' изјагниле,
со јагнина калешати,
сите кози с' искозиле,
со јарина брнушати;
кобилите с' изжребиле,
со жребиња патошати.
Весели се, домаќине!

(Водичарска)

## КАЧУНЧИЦЕ, ЦВЕТИЦЕ

Качунцице, цветице, јо Лазаре,
ал го виде Лазара?
— Видов и го невидов
овој петок до други.
Две цвеќа се заблазвеет:
првото е качунката,
второто е тр'ндафилот.
Му говорит качунката:
— Бладзе тебе, тр'ндафиле,
шчо си имаш мила мајка,
те развиваат среде лето,
среде лето в црвеника,
те берeет невестите,
те носеет на цулофи,
јунаците по калпадзи,
девојките по плетенки,
дечињата во р'чиња!
Тешко мене, качунчица,
шчо си имам зла машчаа,
ме развиват среде зима,
среде зима, коложега,
ме береет овчарите,
ме носеет во пепелта.
И в година да дочекаш!

(Лазарска)

## ДВА МИ СЕ С'ЛНЦА СБЛСНАЕ

Два ми се с'лнца сблснае
од високана планина,
во мајкини пазуви.
Не ми биле две с'лнца,
ток ми биле два брата.
Мајка имат два сина,
два ѓердана кована,
два ми венца завила,
две невести донесла.

(Лазарска)

## БЕЛЕЖИЛ ЈУНАК

Бележил јунак, бележил
малката мома в селото,
рудото јагне в стадото,
јаворот дрво в горето,
самура калпак в Солуна.
Дур да се лудо поврне,
младата мома му зеле,
рудото јагне заклале,
јаворот дрво отсекле,
самура калпак продале.

(Лазарска)

## ВИЛА НЕДА ВИТО ОРО

Вила Неда вито оро
на планина, на рамнина.
Извила го на планина,
на планина, на рамнина
со нејзините другачки.
Другачки е завидое:
— Бласе тебе, бела Недо,
со твоето бело руво,
бело руво копринено!
Ал ти го татко купи?
Али ти го браќа шиле?
Али ти го мајка прела?
Али ти го снои ткале? —
Изговори бела Неда:
Нито ми го татко купил,
нито ми го браќа шиле,
нито ми го мајка прела,
нито ми го снои ткале.
Пречиста сум послушала,
Ристоса сум подржала,
Пречиста ме дарувала,
две кошули копринени.

(Велигденска)

## СВЕДИ СЕ, ЗЕЛЕНА ВРБО

Сведи се, сведи, зелена врбо,
долу, подолу!
Мајстора има, зелена врбо,
а куќа нема;
овчара има, зелена врбо,
кожува нема.
Сведи се, сведи, зелена врбо,
долу, подолу!
Невеста има, зелена врбо,
чораби нема.

(Ѓурѓовденска)

## ОД ГРАНКА, В ГРАНКА, ЈУНАКУ В РАКА

Од гранка, в гранка,ај Ѓурѓе ле,
јунаку в рака.
Викум викаше, фидан Јован, Ѓурѓе ле:
— Кротко фрлајте, ај Ѓурѓе ле,
моето моме!
Да не ми падни, ај Ѓурѓе ле,
да се отепа;
јаже јажливо,
дрво црвливо,
дрво шупливо, ај Ѓурѓе ле,
место камливо. —
— Чекај ја, чекај, фидан Јован,
и десна рака,
у десна рака,
у десна рака, ај Ѓурѓе ле,
у лева пола.

(Ѓурѓовденска)

## ЈА НАЅРНИ, ЧОРБАЏИКО

Ја наѕрни, чорбаџико,
та погледни у дворове,
какви идат, какво водат,
какво водат сираченце —
сираченце, голо-босо,
голо-босо, распашано,
распашано, гологлаво!
— Дарувај нè, чорбаџико!
Дарувај нè сос ситото,
да е сита годината;
дарувај нê с честината,
да е чесна годината!
Излезнала чорбаџика,
дарува ги сос ситото,
да е сита годината;
дарува ги с честината,
да е чесна годината.
Кренаа си дудулајки,
кренаа си, запејаа:
— Збогум, збогум, чорбаџико!

(Додолска)

# ПЕПЕРУГА

Летнала е пеперуга,
на бога се помолила:
— Дај ми, боже, темен облак,
да зароси ситна роса,
да запраше црна земја,
да се роди жито, просо,
да се ранат сирачета,
сирачета, сиромаси! —
Па е дочу мили господ,
Па зададе темен облак,
па зароси ситна роса,
па запраши црна земја,
та се роди жито, просо,
зарани си сиромаси,
сиромаси, сирачета.
(Вај дудуле, дај боже дожд!)*

(Додолска)

*) Припев на секој стих. Песната се пее од група моми во безводни и безоблачни дни.

## ЦУТИТ РУЖА ВО ОНАА СТРАНА

Цутит ружа во онаа страна:
тамо цутит, овамо мирисат!
Научил се млад ружа да берет,
размириса свекрови кледови.

(Свадбена)

## ВИЛО МОМЕ ЗЕЛЕН ВЕНЕЦ

Вило моме зелен венец,
пол го вило пол година,
цел го вило за година,
си го кладе на главица,
си отиде на водица,
на водица, на бел Дунав.
Фрли венец по бел Дунав,
на венец му нар'чува:
— Пливај, пливај, зелен венец,
да отпливаш јунакови,
јунакови рамни дворје:
ак излезит јунакови,
јунакови мили татко,
да не му се в р'ка даиш,
ни па да се поприкажиш;
ак излезит јунакова,
јунакова мила мајка,
ни да ѝ се поприкажиш,
ни да ѝ се в р'ка даиш.*)
Ак излезит млад неженат,
нему да се поприкажиш,
нему да се в р'ка даиш.

(Свадбена)

*) Еднакво се повторува за браќа и за сестри.

## МОМЧЕ И ДЕВОЈЧЕ

Сон го ломит, сон го дробит,
немат ми лудо да легнит,
не можит младо да заспијат.
Донесите му, донесите му,
донесите му лута ракија,
да не ќе лудо да легнит,
болаки младо да заспијат!
Му донесоха, му донесоха,
му донесоха лута ракија,
пак немат лудо да легнит,
ушч немат младо да заспијат.*)

(Свадбена)

*) Така се прават уште седум стихови. На место „лута ракија" се става во вториот „бела погача", во третиот „слатка вечера", во четвртиот — „ројноно вино", во петтиот — „мека постела", во шестиот — „млада невеста", во седмиот — „малконо моме" и тогаш легнале и заспале.

## ИГРАЛИТО СРЦЕ ЈУНАКОВО

Игралито срце јунаково
како вино во сребрена чаша,
како јагне во големо стадо.
Не е вино во сребрена чаша,
не е јагне во големо стадо,
ток е јунак од голема рода,
ток е јунак татков и мајкин!

(Свадбена)

## СВИ СВАТОВИ НА КОЊА ВЈАХНАА

Сви сватови на коња вјахнаа,
младожења на коња не вјава,
дур да земе од татка проштање,
и од мајка, и од сета рода.
Јунаку се срце разиграло,
како риба во длабоко море,
како вино во сребрена чаша,
како овен во стадо големо,
от, ќе иде по млада невеста.

(Свадбена)

## ПЛАЧИ, МОМЕ, ДА БИ ОНЕМЕЛО

Плачи, моме, да би онемело,
како плачет татко ти за тебе,
како плачет мајка ти за тебе,
како плачет браќа ти за тебе! —
— Другачки, верни, неверни!
Да би ме татко жалило,
не би ме мене давало;
да би ме мајка жалила,
не би ме мене давало;
да би ме браќа жалиле,
не би ме мене давале.

(Свадбена)

## ШТО СЕ БОРЈА ОД КОРЕЊА КОРНЕТ

Што се борја од корења корнет?
— Не се борја од корења корнет,
тук се делит девојка од мајка! —
— Што се борја од корења корнет? —
— Не се борја од корења корнет,
тук се делит девојка од татка! —
— Што се борја од корења корнет? —
— Не се борја од корења корнет,
тук се делит девојка од браќа!
Опроштавај се од мајкини пазуј,
од таткој скутеј, од братој дворој! —
Девојка се на бор навалила:
— Леле, боре, леле, зелен боре!
Как ќе викнам чужа мајка — мајко!
Как ќе викнам чужи татко — татко!
Как ќе викнам чужи брата — брате!
Как ќе викнам чужа сестра — сестро!

(Свадбена)

## ЧЕРЕШНА СЕ ОД КОРЕН КОРНЕШЕ

Черешна се од корен корнеше,
девојка се од рода делеше;
и од рода и од мили татко,
и од татка и од мила мајка,
и од мајка и од мили братја,
и од братја и од мили сестри.

(Свадбена)

## ЛЕЛИ ТИ РЕКОХ, ДЕВОЈКО

Лели ти рекох, девојко:
не сади, вади цвеќиња,
крај потот има градина,
крај неа врвет сејмени
и лудо, младо сејменче;
од коња си се наведе,
од корен цвеќе искина.
Лошо го мома прок'лна:
— Капнала рока десница,
тој што искина цвеќето! —
На час му рока заболе,
мома отиде с понада,
понада што му однесе:
бостан кисело јаболко,
с росна роса росено,
с тихи ветер вејано,
с јасно сл'нце грејано,
по месечина кинато,
на бели зори крадено,
в десна пазува носено,
в зетоска риза држано.

(Свадбена)

## ЈА ИСКОЧИ, ЈУНАКОВА МАЈКО

Ја искочи, јунакова мајко,
та погледни доле преко поле,
да си видиш какво добро иде,
добро иде, ошт' подобро воде:
сокол иде — голубица воде,
месец иде, а звезда гу нема!
А дека е звезда останала?
Останала у врли ливади,
да набере трава детелина,
да наране кумовите коње.

(Свадбена)

## ПЛЕЛА МОМА БОСИЛКОИ ЈАСЛИ

Плела мома босилкои јасли
ми и клала во рамни двореи
да наврзит од сватои коњи.
Плела мома копринена мрежа,
ја фрлила по бела Дунава,
улоила риба златокрила,
ја испекла во злата тепсија,
ја ставила на чесна трпеза,
на трпеза пред чеснего кума.

(Свадбена)

## МАЈКА ТАЖИ ЌЕРКА

Леле Маро, леле ќерко,
шч' ова чудо шчо ми стори?
Ме направи да те редам,
дејна, ношја, да те кукам,
како црна кукавица! . . .
Ти ми беше само надеж . . .
Кому сега да се надам
и со кого да се тешам?
Ти ми беше една ќерка
и у татка, и у мајка.
Шчо да правам, шчо да чинам?
Пуста смртта, пуста била,
ми те грабна, ми те зеде
од р'цеве, од срцево;
како цветје ми те скина,
младо, росно и зелено . . .
Ух, јас црна сиротица,
жашчо жива јас останав,
заш не умрев јас понапред?
Арно мене болест лоша
ме поболи и ме свитка.
Јас останав да те гледам
мртва, ќерко, а не жива! . . .
Да те клаам сама в гробот,
да ти фрлјам грста земја,
да те даам на црвите,
в пуста земја, црна земја! . . .
Оф, јас црна изгорена!

(Тажачка)

## ЖЕНИ, РЕДАТ ОКОЛУ ГРОБОТ

Црна земjо, шчура земjо,
зашчо си се отворила,
како ламjа си зинала?
Кого, земjо ти се готвиш
да го лапниш, да го голтниш?
Ах ти, земjо, пуста да си!
Од тебе сме, пак во тебе
ние сите ќе влезиме,
да ни jадиш наши меса,
да ни пиjаш наши очи . . .

(Тажачка)

## МАJКАТА ПЛАЧЕ, КОГА JА ТУРААТ УМРЕНАТА В ГРОБ

И мене ме тамо клаjте,
и мене ме закопаjте,
при ќерка ми — црна Мара!
Jас не сакам да си одам,
кое море да се давам,
во коj џенем да се згнетам,
к'де да се вид не видам?
Остаjте ме, тргните се! . . .

(Тажачка)

## САМОВИЛА ОРО ВИЛА

Самовила оро вила,
оро вила на планина.
Свекрва е викум викат:
— Самовило, снао мила,
пушчи оро, дојди дома
от ти плачит м'шко дете! —
— А свекрво, мајко мила!
Ќе ти пушча овца с млеко,
да нацицат м'шко дете;
ќе ти пушча тивка роса,
да иск'пит м'шко дете;
ќе ти пушча тивки ветер,
да залелјат м'шко дете.

(Митолошка)

## ЌЕ ТЕ ПИТАМ, БАБО

Ќе те питам, бабо, да ми кажеш,
што е Скопје, бабо, умирено?
Петли пеат, бабо, пци рвајчат,
немат луѓе, бабо, да вреворат;
дали огон Скопје го изгоре,
дали Вардар го однесе? —
— Ко ме питаш, дете, ќе ти кажам,
што е Скопје, дете, умирено:
нити огон Скопје го изгоре,
нити Вардар Скопје го однесе,
ја сум, дете, Скопје умирила,
за три дена, дете, за три ноќи.
Ја не сум си, дете, стара баба,
туку сум си, дете, црна чума.

(Митолошка)

## СТРУМНА НЕВЕСТА

Ѕид ми ѕидале девет мајстори,
девет мајстори до девет браќа,
дења ѕидале, ноќа паѓало.
Се обложиле девет мајстори,
кој ќе ми доит рано на ручек,
мие него темел да клаиме.
На вечер сите дома појдоа
и си казаа на свои невести;
Мано Маноле, младо мајсторче,
тоа не каза свое невесте.
Рано ранила Струмна девојка,
рано ранила ручек зготвила,
и им однесла најрано ручек.
Кога ја виде младо Маноле,
на часот викна тој да си плачит.
И ја грабнаа девет мајстори,
и ја фатија млада Струмица,
и ја ѕидаа темел да траит.
Им се молеше Струмна невеста:
— Девет мајстори, до девет браќа,
остајте ми ја десната р'ка,
десната р'ка, левата боска,
да си надовјам м'шкото дете! —
Ја остаиа десната р'ка,
десната р'ка, левата боска.

(Митолошка)

# БЕЗДУШНА НЕДА

Мори Недо, бела Недо!
Завило се ведро небо
над Недини равни двори;
да неречеш од бога је, —
од Недини неправини:
отровила своја сестра,
заљубила својио зета,
останаа две дечица,
две дечица сирачета:
постар Петко, помлад Цветко.
Постар Петко говореше:

— Расти, братко, да растеме,
тети вода да носиме! —
Дочула и кучка Неда,
отровила две дечица,
закопа и над кашчата,
над кашчата во градина,
в градината на прелазо;
кој да флази, да и гази.
Тамо братќа изникнали
две страчета ран босилјок.
И па братќа продумали:
— Расти, братко, да растиме,
да си носи наша тета,
наша тета арни китки! —
Дочула и кучка Неда,
оскубала два страчета,
два страчета ран босилјок,
фрлила и на бунишче.
И там братќа изникнали,
изникнали две борчета,
две борчета — ластрчета;
изникнали, продумали:
— Расти, братко, да растеме,
да чиниме тети сенќа,
лете сенќа, зиме завет! —

Дочула и кучка Неда,
пресекле је две борчета,
навали и силен оѓен.
И там братќа продумали:
— Гори, братко, да гориме,
да се греје наша тета!

(Митолошка)

## БОЛЕН ЈУНАК И СОКОЛ

Што се белее во онаа страна,
ил е бел облак, ил бела могла,
ил грутка, грутка снегова?
Или е овчар со рудо стадо?
Ни е бел облак, ни бела могла,
ни ми е грутка, грутка снегова,
ни ми е овчар со рудо стадо,
ток ми е било болен Јанкула.
Болен Јанкула под чадор лежи,
под чадор лежи, жеден водица.
Туе прелета пиле соколе,
во уста носи студена вода,
под рудо грло лута ракија,
под десно крило пресно јаболко,
под лево крило пресна погача,
да го понади болен Јанкула.
Му изговори болен Јанкула:
— Да ај ти тебе, пиле соколе,
да што ми добро ти паметуваш? —
Му одговори пиле соколе:
— Да ми ти тебе, болен Јанкула,
как да ти добро не паметувам:
кога гореше дивната гора,
ти ме извади од силен огон.

(Митолошка)

## СВЕТИ НИКОЛА ГРАДИ ЦРКВА

Цркви гради стар свети Никола,
градил ги е од злато и сребро,
оште малку не се доградени —
не стигнало злато и па сребро.
Па се чуди стар свети Никола,
дек да најде злато и па сребро,
да догради цркви, манастири.
Па си зема златна патерица,
па се шетна на горе, на доле,
отиде си крај Белото море,
там си виде таја мрена риба,
дек играе по дно на морето:
криљето и злато позлатени,
а в устата бесцен камен носи,
та си свети по дно по морето.
Удари си стар свети Никола,
удари си златна патерица,
удари си това Бело море.
Раздели се това Бело море.
Улезна си стар свети Никола,
па си фата таја мрена риба.
Риба му се милно помолила:
— Пушти мене, стар свети Никола,
алал да е златото и сребро —
Проговара стар свети Никола:
— сребро, злато цркви ќе दоградa,
безцен камен у олтар ќе става,
тебе, рипке, курбан ќе те колам!

(Религиозна)

## СЕСТРИ СИ СОЗДАВААТ БРАТ

Шчо ми беа до две мили сестри,
ми немаа ни татко, ни мајка,
ни ми брата, ни ми братучеда.
Отидое долу в рамно поле,
пресекое дрво ќипирово
и зедое камен становити.
Си дојдое дома на дворови,
ќе ми правит свои мили брата:
нога клале дрво ќипирово,
глава клале сурована земја,
крв му клале црвеноно вино,
перчук клале морски пијавици,
клепацици — ластовички крилја,
очи клале од црното грозје.
Сосем ми го брата суградие.
Ток се чудит до две мили сестри:
— Ај ти тебе, наши мили брате,
сосем ми те табе доградивме,
уште немаш да ни проговориш! —
Току богу се дожалило,
и ми прати ангел од небеси,
душа даде, брата им го крена.
Го крстие брата Димитрија,
им живуа триесет години.
Многу сестри му се зарадвее:
— Ајде, брате, да те завршиме! —
А брат нејќет да ми го завршит.
ми станае до две мили сестри,
ми станае, ми го завршие.
От им умре брата Димитрија,
се отепае до две мили сестри.

(Религиозна)

## ЅВЕЗДО, Т'НКА И ВИСОКА

— Ѕвездо ле, ѕвездо, т'нка и висока,
високо стоиш, далеку гледаш,
али и виде моите браќа? —
— Видох и видох, Ѕвездо девојко,
крај Црно море, на дробна песок,
на стол седее, пиле држее
и го ранее с бела пченица,
пак на пилето му говореа:
„Расти, ни расти, пиле соколе,
ќа те пуштиме на наш вилает,
ти да ни видиш кое време е:
ако е време каде Митровден,
да ни донесеш две грутки снега;
ако е време каде Ѓурѓевден,
да ни донесеш две киски цвеќе;
две киски цвеќе и бел аргоан;
ако е време каде Петровден,
да ни донесеш два класа жито;
ако е време каде Крстовден,
да ни донесеш два грозда грозје."

(Жетварска)

## ВЕТАР ПОВЕЈА, ДОСТУМ СТАНО

Ветор повеја, мори, ветор повеја,
достум Стано, мори, по рамно поле.
Не било ветор, мори, не било ветор,
достум Стано, мори, по рамно поле,
достум добро, мори по рамно поле,
ток биле моми, мори, ток биле моми,
достум Стано, мори, од жетва идет,
од жетва идет, мори, од жетва идет,
достум Стано, мори, песни пеет,
достум добро, мори, песни пеет.

(Жетварска)

## ЗАПЛАКАЛА МИ ГОЛЕМА НИВА

Заплакала ми голема нива,
голема нива на врв планина:
— Оф, леле боже, оф, мили боже!
Каќ не се најде најдобар јунак,
да ме изорат, да ме посеит
бела пченица, црнокласица!
Да му наполна девет амбари,
да си оженит девет синои,
да си ом’жит девет девојки,
да си покрстит девет мнучиња. —
На збор се најде најдобар јунак,
ми ја изора, ми ја посеа
бела пченица, црнокласица,
и му наполна девет амбари,
и си ожени девет синои,
и си ом’жи девет девојки
и си покрсти девет мнучиња.

(Жетварска)

# ОХ, ПЛАНИНИ ШТО СТЕ ОГРДЕЛЕ

Ох, планини што сте огрделе,
ох планини, што сте повенале?
Дали огон вам ве изгорело,
дали коса вам ве покосила?
Одговори висока планина:
— Нито мене огон изгорело,
нито коса мене покосила,
саде мене мошне уjадило
што си ошле овци по туѓина,
што кренале личнине базике,
што запрела врева од овчара —
тоа мене мошне уjадило.
Токо имам надеж на господа,
и си чекам Ѓурѓинден пролетни,
да ми доет руди бели овци,
со оние калеши jагонца,
да си пасет трева детелина,
тие да пасет, jас да се веселам.
Тогаш доjди, ти што мене прашаш,
да ме видиш како ќе си бидам.

(Овчарска)

## ЌЕ ОДАМ, МАЈКО, ТУЃИНА

Ќе одам, мајко, туѓина,
туѓина, мајко, јабана,
за да спечалам, мајко, алт'ни.
— Зошто ми се, синко, алт'ни,
кога ќе бидам без тебе,
а ти, синко, без мене?
Ја качи се горе на чардак,
да видиш небо без ѕвезди —
така ќе бидам, синко, без тебе!
Те колнам, синко, преклинам:
тој што те учи туѓина,
туѓина, синко, јабана,
во турски раце да падне,
арапски деца да гледа,
тешкиот зулум на него!

(Печалбарска)

## ТУЃИНА — ТОГА ГОЛЕМА

Бог да го биет, убиет,
тој што научил туѓина.
Туѓина — тога голема.
Сите момчиња појдое,
појдое и си дојдое,
моето момче не дојде,
синојќа абер ми дојде:
„Невесто леша, калеша,
голем су бакшиш пратило —
шеесет карагрошови
и триста ж'лти дукади".

(Печалбарска)

## ДАРУЈТЕ НИ, БРАЌА МИЛИ

Дарујте ни, браќа мили,
и на мене темничара,
дарујте ни една пара,
една пара, мала стока,
а голема задужбина!
Немој, браќа, заминујте,
вие мене пожалујте,
оти сум си без очички,
дење, ноќе во темница,
бог ви чувал ваше здравје,
и денешен ви помогол,
со здравје ви исчекале,
до година до амина,
со сѐ ваша мила рода.
Бог да прости, брате мило,
десна рака ви цутила!

(Питачка)

## ЛУДОСТ МЛАДОСТ

Море, лудост младост
брго поминува
лудост, младост,
брго поминува, де!
Море, како роса
по зелена трева,
како роса
по зелена трева, де!
Море, како лисје
под дрва зелени,
како лисје
под дрва зелени, де!
Море, како емиш
во бавча зелена,
како емиш
во бавча зелена, де!

(Љубовна)

## ЖАЛБА ЗА МЛАДОСТ

Да знаеш, лудо младо, да знаиш,
како е, леле, жалба за младост,
на порта, лудо, би ме чекало,
од којна, лудо, би ме сметнало;
од којна, лудо, би ме сметнало,
на раце, лудо, би ме кренало;
на раце, лудо, би ме кренало,
в одаја, лудо, би ме однесло,
в одаја, лудо, би ме однесло,
в постела, лудо, би ме послало;
постела, би ме послало,
при мене, лудо, би си легнало.

(Љубовна)

## СОН МЕ ЉУБИТ

Сон ме љубит, сон ме дробит,
сам не можам да заспијам.
Море, има моме во комшии:
— Оди, мале, викни ми го,
јас со него ќе заспијам. —
— И да одам, синко, што да одам:
има мајка лута змија,
лута змија не ја пушта.

(Љубовна)

## РАСИПИ МИ, МЕНДО, МАГИЈАВА

Расипи ми, Мендо ле, маѓијава,
расипи ми, добро ле, маѓијава!
Коња водам, Мендо ле, пешак одам,
коња водам, добро ле, пешак одам.
Пушка носам Мендо ле со страв одам,
пушка носам, добро ле, со страв одам
Леб си носам Мендо ле, гладен одам.
леб си носам добро ле, гладен одам
Вода газам, Мендо ле, жеден стојам.
вода гази, добро ле, жеден стојам.

(Љубовна)

## НОЌИТЕ НА МОМОК БЕЗ ЛИБЕ

Блазе тебе, моме, тешко мене!
Како си се, моме, научило,
само да легнеш, само да станеш,
ја сирома, моме, ненаучен,
сам да легнам, сам да станам;
саноќ седам, моме, саноќ плачам,
чаша солзи, моме, наполнувам,
тенко крпче, моме, исперујам,
на гради го, моме, исушувам,
пуста маладост, моме, не се трпи!
Не е огин, моме, да прегори,
не е вода, моме, да претече,
не е ветар, моме да повее!

(Љубовна)

## ЈА ОПУЛИ СЕ, МОМЕ

Ја опули се, моме мала,
на ваја тука планина,
што м'гла има на неа?
Да не ја induced речеш од бога,
току да речеш од мене,
това се мои здиови,
што здиа јаска за тебе,
а ќе изгора крај тебе.

(Љубовна)

## ЃУРЃЕ, МОМЕ ХУБАВА

Ѓурѓе, моме хубава,
искам нешто да те питам,
право, верно да ми кажеш!
— Питај ме, питај, јуначе,
ако знам ќе ти кажам,
ако не знам, што ќе кажам? —
— Ѓурѓо, моме хубава,
море што си толку хубава!
Ил си од бога паднала,
ил си од земја никнала,
ил те златарин олија? —
— Јуначе, лудо гидија,
дек се е чуло, видело
мома од земја да никне,
мома од господ да падне,
мома златарин да лее,
мома през прстен да мине?
Мене ме мајка родила,
на добар ден Велигден,
на подобар крстила,
Ѓурге ми име турила,
благо ме млеко бањала,
рудо ме јагне хранила,
ројно ме вино поила,
харна сам мајка имала,
харно ме мене гледала,
за това сум толку хубава. —

(Љубовна)

# ЗАСПАЛО МОМЕ КРАЈ МОРЕ

Заспало моме крај море,
под това дрво маслинка;
повеја ветар од море,
открши гранка маслинка,
удрила моме по лице.
Тргна се моме, разбуди,
луто го ветра к'лнеше:
— Ах, да би, ветре, не вејал!
Што бев си лепо заспала,
што скрши гранка маслинка,
па ме удари по лице,
и ја се тргна, разбуди.
Горок си сонок сонува,
на сонот дојдоха три луди,
три луди, три неженети:
едно ми даде јаболко,
второ ми даде злат прстен,
треќо ме на сон целива.
Тој што ми даде јаболко,
да би се скапал как него!
Тој што ми даде злат прстен,
да би се проврел низ него!
Тој што ме на сон целива,
ај да би било на јаве! —

(Љубовна)

## УБАВО МОМИНСКО ЦВЕЌЕ

Мома маќа поскарала,
поскарала, посругала,
далек мома пребегнала,
през реката манастирска;
црно семе посејала,
зелено је изникнало,
ѓувезино напупило,
алово се расцавтело;
кој помине да откине.
Поминаа две ѓачета,
две ѓачета ѓаволчета.
Не го берат ка се бере,
од корен го искубаа,
в манастир го донесоа,
манастире замериса
на убаво момско цветќе.
Егумено говореше:
— Еј вијека, две ѓачета,
две ѓачета ѓаволчета,
што мериса на убаво,
на убаво момско цветќе? —
Ѓачета му говореа:
— Егумене, стари татко,
цветќе мома посејала,
од жалби го посејала,
црно го је посејала,
зелено е изникнало.
ѓувезино напупило,
алаво се расцавтило.
Не го брахме ка се бере,
од корен го искубахме,
в манастира го донесохме.
Од това је манастире,
манастире замерисал
на убаво момско цветќе. —

(Љубовна)

## НЕ ВИТКАЈ СЕ, ЈОВАНКЕ

Не виткај се, не кршкај се,
Јованке, Јовано
како змија низ тревата,
мори моме момино!
Како змија низ тревата,
Јованке, Јовано,
како риба низ водата,
мори моме момино;
како риба низ водата,
Јованке, Јовано!
Како коњче невјанато,
мори моме момино;
како коњче невјанато,
Јованке, Јовано!
Како јуне непрегнато,
мори моме момино;
како јуне непрегнато,
Јованке, Јовано!
Како елен низ гората,
мори моме момино!

(Љубовна)

## ЖЕНСКА УБАВИНА

Ој невесто, убавесто, што си толку убавесто
што си толку убавесто, как гулапче гаќерасто?
Поминуваш, не зборуваш, ме изгоре, не веруваш,
Ум изгубив, се чалдисав, севда врлив оградисав.
севда фрлив, оградисав, за твојата убавина!
Твое лице кајмаклија, дукат чело амајлија,
дукат чело амајлија, руса коса срмалија,
руса коса срмалија, танки веѓи гајтанлии,
танки веѓи чатмалии, црни очи бадемлии,
црни очи бадемлии, твоја уста шекерлија,
твоја уста шекерлија, бело грло шербетлија,
бело грло шербетлија, рамна става биналија.

(Љубовна)

## ЖЕНСКА УБАВИНА

Бог џанана, моме, тој шчо те роди,
бог да прости, моме, тој чшо те рани!
Кај се најде, моме, толку лепина? —
— Хај, море, лудо и кутро младо!
Шчо си видело, лудо, и не видело?
Ти да ми дојдиш, лудо, во наша куќа,
да ми ја видиш, лудо, мојата сестра:
кога да ходит, лудо, ветер ми веит;
кога да седит, лудо, с'нце ми греит
кога просто стоит, лудо, роса ми росит;
кога да плачит, лудо, бисер ми ронит;
кога се смеит, лудо, злато ми леит!
Кога да зборвит, лудо, ми те изгорвит.
Тоа да речиш, лудо, е убавина!

(Љубовна)

## МОМЕТО ОДИТ НА ЕЗЕРОТО

Момето одит на езерото,
да ми налеит бисерна вода;
два ведра в раце, ведро на глава,
да му измиет беќару нозе,
да му измиет дур до колена,
да му избришит со бела риза.

Момето одит на езерото,
да ми налеит бисерна вода,
да му измиет беќару лице,
да му избришит со алшамија.

Момето одит на езерото,
да ми налеит бисерна вода,
да му измиет беќару р'це,
беќару р'це дур до рамена,
да му избришит со бело чевре.

(Љубовна)

## ЧИЕ Е ОНА ДЕВОЈЧЕ

Чие е она девојче
што рано рани на вода,
со две стомнички шарени?
Удрило февче над око,
сошило алтан на чело,
тргнало долу под село,
убава песна пеало.
Под село има ливаѓе,
в ливаѓе има бел шатор,
под шатор седат терзии.
Пред шатор дошла девојка
и на терзии зборува:
— Терзии, назли, назрлии,
колку пари ми сакате,
ф'стан да ми шијате,
без ножица да го кроите,
без игла да го шијате? —
— Ој ти, девојче калешо!
Ти да ми месиш погача,
без вода да ја измесиш,
на гради да ја испечиш,
за ручек да ја донесеш,
ф'стано ти да си земеш!

(Љубовна)

## ЗАСПАЛА МОМА И МОМЧЕ

Ќинисала девојка
коњу трева да берит
во зелена ливада;
како ми е набрала,
тука ми е заспала,
со трева се покрила.
Поминало лудото,
нагазило момето,
момето ми не узна.
Пак назад се врати,
му отпетља чапрази;
пак ми моме не узна.
Пак назад се врати,
на сон си ја целива.
Тога моме ми узна;
прсна моме да бегат,
к'пина го запела.
Лудото ми викаше:
— Држ, к'пино, не пушчај!
Ушче имам да земам,
да го земам момето;
твојата да е фалбата,
моја да е момата!

(Љубовна)

## ВЕТАР МИ ВЕИТ, ГОРА СЕ ЛЕИТ

Ветар ми веит, гора се леит,
гора се леит, мома ми цвилит:
— Оф леле, мајко, ми студит! —
Мајка ѝ ми ја дочула:
— Ела си, ќерко, при мене! —
Си појде при мајка,
како зиме при мраза.

Ветер ми веит, гора се леит,
гора се леит, мома ми цвилит:
— Оф леле, татко, ми студит! —
Татко ѝ ја дочул:
— Ела ми, ќерко, при мене! —
Појде при татка,
како зиме при мраза.

Ветар ми веит, гора се леит,
гора се леит, мома ми цвилит:
— Оф леле, брате, ми студит! —
— Ела ми, сестро, при мене! —
Си појде при брата,
како зиме при мраза.

Ветар ми веит, гора се леит,
гора се леит, мома ми цвилит:
— Оф леле, лудо, ми студит! —
И ми ја дочу лудото:
— Ела ми, љубов, при мене! —
И си појде при лудо,
како лете на бања!

(Љубовна)

## ЗЛАТНО ЗЛАТО МОЈА

Златно Злато моја,
златна трепетушко,
сребрена верушко,
метла страторова,
киска босилкова,
гопешко Влаинче!
Бегај, кај ќе бегаш,
куртулија немаш,
каде ќе те најдам,
тамо ќе те јадам:
од белото грло
до црните очи! —
— Дејди лудо младо,
лудо аџамија!
И јас ќе си појдам
у гора зелена,
и јас ќе си летнам
од дрвце на дрвце,
од глокче на глокче,
од дупче на дупче.
каде да ме најдиш,
тамо да ме јадиш —
од белото грло
до црните очи! —
— Дејди, Злато моја,
златна трепетушко,
сребрена верушко,
метла страторова,
киска босилкова,
гопешко Влаинче!
И јас ќе се сторам
пиле соколенце,
и јас ќе си појдам
у гора зелена,
и јас ќе си летам
од дрвце на дрвце,

од глокче на глокче,
од дупче на дупче.
Бегај, кај ќе бегаш,
куртулија немаш!
каде да си, Злато,
тамо ќе те најдам,
тамо ќе те јадам —
од белото грло
до црните очи. —

(Љубовна)

## ЛЕЛЕ ДИМО, ЛЕЛЕ Т'ГИ ГОЛЕМИ

Леле Димо, леле Димо, леле т,ги големи!
Ти ќе одиш, ти ќе одиш чужа земја далеко,
кому ќе ме, кому ќе ме мене млада оставиш?
— А невесто, добро мило, оставам те, оставам,
оставам те, оставам те на твој татко и мој,
оставам те, оставам те на твоја мајка и моја. —
— Леле Димо, леле злато, леле т'го голема!
Тешко мене, горко мене при два татка без тебе!
Тешко мене горко мене при две мајки без тебе! —
— Не жалај ми, не плачи ми, златна мила стопанке!
Ако појдам на чужина, не се забаам да дојдам,
да се врата в моја куќа, да си љуба прва љуба. —
— Леле Димо, леле жалбо, леле т,го голема!
На ти, Димо, клаи Димо, мое лице в пазуа,
кога тебе ќе ти текнит за љубовта венчана,
тогај, Димо, р'ка пикни, та извади икона,
мене гледај, в себе мисли, как душа в една снага.

(Љубовна)

## МИ ПРОШЕТАЛА ТРНА ДЕВОЈКА

Ми прошетала Трна девојка,
гола и боса по ситна роса.
Ми догледала стамени камен,
на стамен камен, две љути змии.
Ми се скачила на врв планина,
та ми отсекла дреново стапче,
та ми опрала две љути змии,
та ми сфарила две љути змии,
та и сфарила с љута ракија.
Та ми го викна брата Никола,
и му подаде љута ракија,
како се напи брат и Никола,
како се напи, така ми тресна!

(Семејна)

## МАМА ЖЕНЕ СИНА ПИТИМИЈА

Мама жене сина питимија, —
у петок го мајка утокмила,
у сабота огледници дошле,
у неделја сина е венчала;
у понеделник сина закопала,
у торник е снаа испратила!
Ем испраќа, ем ја тиом учи:
— Леле снао, леле мила снао!
Кога назад ќе се врнеш,
ќе поминеш низ Легена града;
да расплетеш коси до појаси,
да извикнеш гласи до небеси!
Шчо ќе чуе сѐ да те изжали;
шчо ќе виде, се да те исплаче!
Леле, боже, леле, мили боже!
Чера сум ти оттука минала!

(Семејна)

## НЕДА ОТРОВИЛА СВОЈТА СЕСТРА

Море, само грме, дож не врне,
Недо, ми, Недо!
Од Недини неправини:
отровила својта сестра,
залјубила своја зета!
Останале две дечиња,
две дечиња, сирачиња!
Па си двете зборувале:
— Како тетка ќе викаме:
дали тетко или мајко?
Ајде, тетко да ја викаме!

(Семејна)

# КАЦИ, КАЦИ, КАЦИЦИ

Каци, каци, кацици,
напрела е бабица
три-четири вретенца,
та и клава в камарца.
Дошло глушче, гризнало;
дошло маче, лизнало;
дошло јаре, изело.
Дошла Мара, барала,
карала, та не нашла:
,,Кит, кит, кит, кит, пустино,
кит, кит, кит, кит, шчурино,
шчо изгриза вретено,
шчо излиза предено!
Та ни деду калци,
ни таткое гашчи,
ни на баба убрус,
ни на мајка кошулја,
ни на (име на детето) гуганче!
Кит, кит, кит, кит, пустино,
кит, кит, кит, кит, шчурино!

(Детска)

## ДЕДО СЕДИТ НА ГРУТКА

Дедо седит на грутка
и си плетит јакуцка.
Зашчо тие е јакуцка?
Ќе си берам желади?
Зашчо ти се желади?
Ќе си ранам прасиња.
Зашчо ти се прасиња?
Ќе си тучам момите.
Заошчо ти се момите?
Ќе ми метат дворови.
Заошчо ти се дворови?
Ќе ми редат столови.
Заошчо ти се столови?
Ќе ми идат сватови.
Заошчо ти се сватови?
Ќе ми носат невеста.
Заошчо ти е невеста?
Ќе ми родит дете.
Заошчо ти е дете
Ќе ме вика тате, пате!
Скри се в грнците,
ете и Турците,
ќе ти земат парите!
Пукна грнето,
се истури граво.

(Детска)

## НАНИ МИ, НАНИ, МАЛЕЧОК ЈОВАН

Нани ми, нани, малечок Јован,
нани ми, нани, малечок Јован!
Со нога лулам, со рака предам,
со рака предам, со уста пеам:
Нани ми, нани, да ми порастиш,
да ми порастиш ти голем јунак,
ќе му земиме на цара царство,
на цара царство, на крала кралство,
на бана банство, на крала кралство! —
Од уши в уши — на царо в уши.
Бог да убие клети комшии,
што ми дочуле ѓузел Ангелина,
што ми отишле право кон царот:
„Честити царе, ти се повалија,
ќе ти го зема твоето царство,
твоето царство, на крала кралство,
на крала кралство, на бана банство!"
Царо ми пуштил двоица гавази
да ми го зема малечок Јован.
„Ај, фрлете го долна коњушница,
белки ќе го изгазат, белки ќе го исцапат!"
„Честити царе, ни ми го газат,
ни ми го газат, ни ми го цапат."
„Ај, фрлете го горна коњушница,
белки ќе го исклоцат, белки ќе го избуцаат."
„Честити царе, ни ми го клоцаат,
ни ми го клоцаат, ни ми го буцаат."
„Ај, фрлете го у белата фурна!"
„Честити царе, сред фурна седи,
на чело има ѕвезда Деница."

(Приспивна)

## КУСИ ВРАБЕЦ И НЕВЕСТА ПОДМРЕЖИЦА

Посвршил се куси врабец
за девојка подмрежица;
си покани, си пособра
сто сватои сколовранци,
утицата старосватец,
сто скакулци брзи коњи,
орлиштата побратими.
Отидоа по невеста,
по невеста подмрежица.
П'тем нашле нива просо,
се вратија сколовранци,
да си коња назобаат,
невеста си остаиле,
да ја вардат побратими,
да ја вардат покрај трње.
Долетало диво пиле,
ја грабнало невестата,
распердуши невестата,
секое трнче и трбувче,
секое грмче и пердувче!
Кога дојде куси врабец,
се зачуди црн сиромав,
што да чини, как да чини.
— Леле, леле, јас сиромав!
Ал невеста да си жалја,
али просо да жалјаме?
Арно коњи назобавме,
к'де ќе и однесиме?

# РАКОВИТЕ СВАДБА ЧИНАТ

Раковите свадба чинат,
а желките панаѓурват,
ежовите сеир чинат.
Ми се спушти едно еже,
ми целива една желка.
Го догледа желурокот,
та се спушти по ежето:
— Море еже, пуштараче,
чија жена си целивал? —
Ракот му се одговара:
— Море еже, пуштараче!
Ние на брак те канивме,
да ми јадеш, да ми пиеш,
голем аинк да ми чиниш,
да не бациш туѓа жена! —
Кутро еже одговара:
— Море, раче осмокраче,
море, долго мустакинче,
море, луто кавгаџиче,
ко ќе јадеш, ко ќе пиеш,
лели ќе се опијаниш
та сè ќе си заборавиш —
кое е свое, кое е туѓо!

(Смешна)

# МОМЧЕ НЕВЕСТА ФАЛЕШЕ

Момче невеста фалеше,
имам невеста работна,
на ден си мишка тегнеше,
в недела каделја вретенце,
и во месецот пасменце,
во годината платненце.
Там дека мома предеше,
тешка ја дремка нападна,
бутнала фурка в пепелот,
да легна мома, да заспа.
Пустата фурка дренова,
дури се мома разбуди,
пустата фурка никнала,
родила дренки здреани.
Кога се мома разбуди,
здрели се дренки назоба.

(Смешна)

# ЕРГЕН ШЕТА, ЕРГЕН ОДИ

Ерген шета, ерген оди,
ерген оди сто години,
на сто и десет се ожени.
Млада сака, млада зеде,
млада зеде, спрема себе.
Се погоди болничава:
кога глава, кога срце,
кога тенка половина!
Па се чуди, лудо младо,
што да чини, да работи
сос негова првна љуба.
Па отиде на сред село,
тамо најде стари баби,
на баби им говореше:
— Мори баби, стари баби!
Ќе ве прашам и распрашам,
за мојата првна љуба,
ерген шетав, ерген одив,
ерген одив сто години,
стојдесет се оженив.
Млада сакав, млада зедов,
се погоди болничава,
кога срце кога глава,
кога тенка половина. —
А баби му говореа:
— Море аро, недугаво,
за неа е лекот готов —
мотиката, лопатата!

(Смешна)

## ВИНОТО И ПИЈАНИЦИТЕ

Мори чашо, бу чашо!
Шчо ми бучиш на мене?
Ев ти јунак за тебе!
Јас те тебе утнав,
ти мене ме кутна!
О, ти, вино вато,
шчо си чудновато:
кој те тебе пиет,
без невеста спиет;
кој те тебе љубит,
капата си губит;
кој тебе сакат,
без гашчи скакат!
О, ти, вино голо,
шчо ми продаде воло;
братое ми двата,
стрикое ми колата,
три дни те пивме,
три години се кривме!

(Смешна)

## ХАЈДЕ, ДА ОДИМЕ, МОМЕ

Хајде, да ходиме, моме, во Леѓена града,
тамо да ми видиш, моме, чудо почудено,
чудо почудено, моме, патка поткована,
патка потковена, моме, гуска зауздана,
гуска зауздана, моме, крава уплетена,
крава уплетена, моме, а елен со чалма!
Крава прилегаше, моме, невеста да бидит,
елен прилегаше, моме, кадија да бидит,
кадија да бидит, моме, овчари да судит!

(Смешна)

## ЛИСТАЈ СЕ, ГОРО, ШУМАЈ СЕ

Листај се, горо, шумај се,
рашири гранки широки!
Покри ги нашите трагови,
да не ги најдат душмани.
Дотегна ропство крвничко,
пропиште земја од зулум.
В гора се знаме развеја,
на душман вратот скршија.

(Родољубива)

## ГРОЗНА МОМА МАСТИ ТРИ БАЈРАКА

Грозна мома, Грозна мома,
Грозна мома, на бунаро.
Она била бојаџика,
она масти три бајрака:
еден зелен, други модер,
треќи црвен, треќи црвен.
Еден бајрак за на собор,
други бајрак за на војна.
Црвен бајрак за на борба,
за на борба, за слобода!

(Родољубива)

## ЕПСКИ НАРОДНИ ПЕСНИ

Основата на нашата народна епика ја чинат две главни групи песни: во првата, постарата, се опишуваат неверојатни настани и повести од разни митолошки и христијански легенди и раскази; другата ја сочинуваат борбените народни песни: јуначки, ајдутски, револуционерни и песни од Народноослободителната борба и Револуцијата.

Епските песни со митолошка и христијанска тематика имаат моралистичко-религиозна тенденција, во нив се третираат сфаќањата и погледите врз природата на нашите претци; често се мешаат едни со други. Во митолошките песни се среќаваме со разни митолошки суштества: самовили, змејови, чуми, и сл. кои најчесто дејствуваат како непријатели на луѓето. Некои мотиви на овие песни се позајмени од туѓи митологии (грчката и римската, посредно или по преданија од источните народи). Христијанските мотиви во епските песни се од Библијата и средновековната црковна литература. Главни личности: Исус Христосос, Богородица, Огнена Марија, разни светци. Тематиката на овие песни е блиска до онаа на лирските митолошки и обредни песни.

Кон оваа група песни можат да се приклучат и епските песни за разни семејни и општествени настани од секојдневниот живот. Личностите и настаните на овие песни се непознати на историјата.

Групата БОРБЕНИ НАРОДНИ ПЕСНИ е далеку поголем и поважен дел од нашата народна епика. Главниот идеен мотив на овие песни е физичката борба на одделни Македонци и на македонскиот народ со разни народни непријатели — од турските поробувачи па до фашистичките окупатори за време на втората светска војна.

Борбените песни имаат еден општ белег. Тоа е нивниот борбен карактер, што е видливо изразен во постапките, подвизите и ликовите на одделни јунаци, веќе според народните разбирања за нивната животна етика. Јунаците на овие песни, по правило, се историски личности. Меѓу овие песни има доста лирски песни.

ЈУНАЧКИТЕ ПЕСНИ се најстари борбени песни, со богата и разновидна содржина. Нивната сижетика во целина одговара на

сижетиката на јуначката епика воопшто. Основата обично ја чинат настани, секогаш во тесна врска со животот и делата на одделни јунаци од феудалната епоха. Поради ова, јуначката поезија има некои феудални белези (особено: описи на животот и односите на феудалците, описи на нивните дворци, гозби, нивната облека и оружје, опремата на коњите итн.), но по својот општ карактер таа е народна, зашто феудалните јунаци секако биле носители на јуначките особини на својот народ (Болен Дојчин, Момчил војвода, Крале Марко и др.).

Во јуначките песни на прво место е истакната упорната желба на народот за зачувување на својата народност и вера, оној повик за борба и слобода, што подоцна, во времето на Илинденското востание, ќе прерасне во револуционерна парола „Смрт или слобода". Овие песни биле силно воспитно оружје за одржување духот и моралот на народните маси.

Подвизите на одделни наши јунаци во мегдани и борби со Турци и Арапи имаат централно место во нашата јуначка поезија. Всушност, најсакани се оние песни во кои нашите јунаци се јавуваат како победници над турските јунаци, над Турците воопшто, а со тоа наедно и како заштитници на поробениот и обесправниот народ. Таква е прекрасната песна за победата на Болен Дојчин над црниот Арапин, што го тероризирал неговиот град Солун, како и над нечесните негови „побратими", на кои тој им ги отсекол главите. Во ненадминатиот лик на Дојчина е олицетворена народната жед за правда, за освета. Такви се и песните во кои легендарниот Марко Крале ослободува три синџири робје или кога го одменува свадбарскиот данок.

Освен овие најважни мотиви, во јуначката поезија се пее и за други настани од животот на јунаците: за нивните свадби, кумства и други семејни работи. Во прашање се типични епски мотиви.

АЈДУТСКИТЕ ПЕСНИ имаат централно место во нашата борбена поезија. Нивниот основен идеен мотив е заштитата на македонската раја од турските зулуми. Во една песна за прочуениот малешевски ајдутски војвода дедо Иљо, главната негова задача — со тоа и општествената смисла на ајдуштвото — јасно е определена: народот очекувал секој ајдут пред сé да биде негов заштитник:

„Прочул се Иљо војвода...
Не дава хајта да мине,
не дава обир да стане,
не дава золум да биде!"

Во ајдутските песни пластично и со детални описи се прикажани сите епизоди, добрите и лошите страни, од бурниот и борбениот живот ајдутски. Во песните особено се третираат: јунаштвото на ајдутите во борбите, но исто така и нивните неуспеси, одречувања и тешкотии; радостите од слободниот живот и од успесите против омразените Турци. Во нив се изнесени и причините поради кои одделни јунаци станале

ајдути, најчесто на лична основа. Жедта за освета, за одмазда над некој злосторник бил најнепосредниот повод. Сакани мотиви се оние грозните мачења, за отепувањата и самоубиствата на ајдутите.

Со длабоки, нежни и сочувствени изрази се пее во ајдутските песни за односот на ајдутот спрема горада-заштитница, за неговата бескрајна љубов и благодарност кон неа заради уточиштето што таа му го пружила. Затоа горада е „мајка ајдутска". Ваквите песни, сепак, се повеќе лирски.

Меѓу ајдутските ликови во нашите ајдутски песни се истакнуваат, покрај Иљо војвода, ликот на Страхил „страшен ајдутин", Кузман Капидан и други. Како ајдутски војводи се јавуваат и жени: Сирма војвода, Румена војвода, Бојана војвода и др.

РЕВОЛУЦИОНЕРНИТЕ ПЕСНИ започнале да се создаваат околу осумдесеттите години на минатиот век, како резултат на преродбенските мисли и дејности и организираната борба на нашиот народ за ослободување од турското ропство. Во овие песни се одразени новите сфаќања, новиот карактер на ослободителните стремежи на македонскиот народ, што засилено започнале да се упатуваат кон една точно определена цел: по пат на вооружена организирана борба да се постигне национална слобода.

Револуционерните песни се надоврзуваат и потпираат врз јуначките и ајдутските песни, користејќи ја нивната сижетика и поетика, со паралелни промени на карактерот на овие песни. Продорот на новото е во тоа што во нив се внесуваат нови идеи, нови лозунги, пароли, за новиот и поинаков карактер на борбата за ослободување од ропството (поими за народност и татковина, за национална слобода, поими за колективна, организирана борба против поробувачите и свест за жртвите што треба да се дадат на олтарот на татковината).

Во некои револуционерни песни се чувствува и литературно влијание како последица од образованоста на одделни револуционери. Инаку, најважната разлика помеѓу јуначките и ајдутските песни, од една страна, и револуционерните песни, од друга страна, дури и кога обработуваат ист мотив, е во тоа што во револуционерните песни идеализацијата не е потенцирана; тие се поживотни, пореални. Описите на личностите и нивните подвизи добиваат поголема образност и лирска пластичност. И описите на борбите се поинакви, чести се отворени борби, вистински битки со топови, бомби динамит...

Централна личност на револуционерните песни е водачот на ВМРО Гоце Делчев.

ЕПСКИТЕ ПЕСНИ ОД НОБ И РЕВОЛУЦИЈАТА се најмлади и најблиски со нашата современост, но сепак најмалку проучени. По својата идејна подлога и содржина тие се блиски и слични до соодветните песни на другите југословенски народи. Најтесно се поврзани со народната поетска традиција, особено со ајдутските и револуционерните песни. Најглавните, најтипичните мотиви од овие песни станале и најсакани мотиви во партизанските песни:

— желба да се стане ајдут, комита респ. партизан - ка,

— физичка борба со непријателот,

— разделба со своите блиски,

— ранување или смрт во борба (тука и мотивот за грозните мачења при фаќање, или самоубиство како излез да не се падне жива во рацете на непријателот), итн.

Старите ајдутски и револуционерни песни со овие и слични мотиви често се прифаќале со наполно иста содржина, понекогаш само лесно се приспособувале кон новиот карактер на борбата против фашистичките окупатори; во други песни, истите овие мотиви, се разработувале на сосема нов начин и добивале наполно нова содржина. Но освен тоа што песните од Народноослободителната борба се инспирирале од старите борбени песни, тие користеле и други видови народни песни: љубовни, печалбарски. Ваквите песни, меѓутоа, се лирски.

Во процесот на актуализација на народните песни во текот на НОБ се родиле и наполно нови мотиви, нови песни. Освен епски, ги има и лирско-епски и чисто лирски. Тематиката и на овие песни пак е свртена кон борбата, кон идејните поставки и цели на Востанието на југословенските народи, со борбениот и револуционерен карактер на НОБ. Овие песни затоа ја илустрираат Народноослободителната борба, тие се непосреден, жив одглас нејзин, одраз и израз на нејзините сфаќања, стремежи и цели.

## СЕСТРА И БРАТ

Постигнала млада Момирица,
постигнала до девет момички,
на десето тешка останала.
— А невесто, млада Момирице!
Ако стигнеш десето момичка,
ќе ти иста'м нозе до колена,
ќе ти иста'м очи од глобови,
ќе т' оставам млада темничарка,
ќе т' оставам млада улогорка! —
Кога дојде време да постигне,
си ја зеде најмала Тодора,
си отиде во гора зелена,
ми седнала под зелени јавор.
Си постигна млада Момирица,
не ми беше десето момиче,
туку беше едно машко дете.
Си го зави во кумаш пелена,
си го пови со срмени повој.
Дете плаче дур лисја се ронат,
Се распули млада Момирица,
догледала огин на планина,
развалиле силнине огнови,
изгрејале дете малечкаво.
Ми заспала млада Момирица,
си дојдоа до три наречници,
а Тодора очи не затвора,
гледа, слуша до три наречници.

Прва вели: „Ај да го земеме.“
Втора вели: „Да го не земаме
дури да се дете стори,
дете стори до седум години!“
Трећа вели: „Нека расте дете,
да се стори јунак за женење,
ќе му свршат убава невеста,
ќе му свршат и ќе ја земаат;
ко ќе одат в црква на венчање,
тогај јунак да си го земиме.“ —
Нарачаа и си побегнаа.
Расло дете и ми е порасло,
расло дете дур се стори јунак,
се сторило јунак за женење,
ми посврши убава невеста,
дошла коа за да ја земаат.
Тогај збори Тодора малечка:
— Ај ти тебе, моја мила мајко!
Не прави го брата зеташтина,
дур да земеме убава невеста,
зашто кога дете си постигна,
нарачаа до три наречници:
Прва рече ај да го земеме,
втора рече да го оставиме,
да се стори до седум години;
трећа рече нека расте јунак,
да се стори јунак за женење,
ко ќе сврши убава невестам
ко ќе сврши и ќе ја земаат,
ко ќе одат в црква на венчање,
тогај јунак да си гоземиме. —
Си отиде најмала Тодора,
си отклучи шарена ковчега,
си извади рубо зеташтинско,
се промени најмала Тодора,
се направи млада зеташтина,
и си зеде китени сватови
си отиде по убава невеста.

Отидоа и си ја зедоа,
си дојдоа црква на венчање.
Задале се силнине ветрои,
задале се магли и правои,
по ним идат силни вијулици,
го кренале млада зеташтина,
ја кренале најмала Тодора,
ја кренаа дури под облаци,
нека биде веќе што се стори.
За брата си сестра се загуби,
куртулиса својот мили братец,
што ми беше еден син у мајка.
Ак загина најмала Тодора,
не загина млада зеташтина,
се кердоса нејзин мили братец,
се кердоса со убава невеста.
Кој ќе чуе сè памет да има!

## ХРИСТОВО ВОСКРЕСЕНИЕ

Што ми е лепо убоо
на високана планина,
н' онаа рамна рудина!

Рајските софри ставени,
најгоре свети Никола,
до него свети Илија,
меѓу ним сестра Марија,
со Риста бога на р'це,
со злато капче на глаа.

Свиле се до два облака,
кренале ми го Ристоса.

Седна Марија да плачит,
свети Никола е тешит:
— М'лчи ми, сестро Маријо!

Мие ќе ти го зејме;
пак тебе не го дааме,
ќе го даиме на занат,
да праит страшни мостеи,
да врвет грешните души.

Првата душа што мина,
таја е грешна, прегрешна:
чужо ми дете дојала,
алал не му го даала!

Втората душа што мина,
таја е грешна, прегрешна:
на заем брашно земала,
кога го назод враштала,
со пепел ми го мешала.

Трекaта душа што мина,
таја е грешна, прегрешна,
на заем солјца земала,
кога е назод враштала,
со песок ми ја мешала.

## МОМЧУЛА ВОЈВОДА

Коња кове Момчула војвода,
на вечер ми коња потковува.
Тоташ вели Момчулица млада:
— А стопане, Момчула војвода!
Ќе те прашам, право да ми кажеш,
квечерина коња потковуваш,
на утрина коња с, обосува. —
Одговори Момчула војвода:
— Ел ме чуеш, ти моја невесто!
Лел ме прашаш, право ќе ти кажам:
квечерина коња потковувам,
на утрина коњ се обосува;
јас си одам у Солуна града,
тамо љубам Еврејка девојка,
оттам одам у град Белограда,
си ја љубам Мара Белоградска'
и пак одам у Стамбола града,
љубам цару Костадину сестра. —
Бог да бие Момчулица млада!
Написала едно парче книга,
го допрати во Стамбола града,
на онего цара Костадина:
— Арам ти била твојата живот!
Момчула ми твоја сестра љуби.
Чуј мене, цару Костадине!
Со јунаштво Момчула не фаќаш.
Кога оди Манастира града,
обичава без оружје да оди,
малу нешто ти си пособери,
й одбери три иљади мина;
да си станеш рано во сабота,
да си стигнеш брго во недела,
ќе си биде в црква на закона. —
Што ми рече цара Костадина:
— Кафпе едно, Момчула војвода! —
Та ми собра три илајди мина,

та си вјавна таа брза коња,
право тегни в града Манастира,
си достигна на црква испуштање,
си излегви светот од црквата.
А што беше Момчула војвода!
Тој си јавна своја брза коња,
па излезе од град Манастира.
На Момчула коња се затресе,
и Момчула коњу му велеше:
— Ој ти коњу, ој ти добар коњу!
Вака други пат не си сторило. —
Тогаш коња му се одговори:
— Бог да бие нашата стопанка,
да не стори некоја превара. —
На Момчула тогај му текнало,
ми с' опули по бели друмови,
се задале магли и правои,
г' опколисват луѓе оружани.
И пак коња нему говореше:
— Ти, стопане, јунак и јас јунак,
качи ми се на мои рамења,
па влези ми в царева ордија,
ако нешто пусат си немаме,
како господ нас ќе ни помогне. —
Дупна коња како силен ветар,
ми расцепи јунак се ордија,
ми дотрча до камни дворои;
вити порти биле затворени.
Ја догледа своја мила сестра,
па ѝ вика што глас тој ми има:
— Бргу, мила сестро, отвори ми,
да си земам моето оружје,
да истепам тие копилиња! —
— Ејди брате, мои мили брате!
Бог да бие твоја млада жена,
таа мене, кога јас си спиев,
ми смолоса моја руса коса,
ми засмоли на овие дирецi. —

— Тргај, сестро, друга ќе порасте,
зашто ние оба загинавме. —
И сестра му јако се разлути,
како тргна од диреци коса,
на диреци перче останало.
Си дотрча шарен нејзин ковчег,
си извади триста лакти платно,
преку зидје платно го префрли.
Се зафати за белото платно,
ми го тргна неговата сестра.
— Тргај сестро, ако бог поможи,
ак, поможи да се откинеме,
нејзе мајка ќе и расплачеме. —
Бог да бие Момчулица млада!
си извади ноже од пазува
и пресече триста лакти платно;
и си падна јунак зад двори,
снага му се тогај превршила,
раце, нозе, глава искршиле.
Си достигна царе Костадине,
па седна на свилени постели,
и говори Момчулице младе:
— Ој невесто, Момчулице млада!
Донеси ми Момчулова руба,
на Велигден која облеквеше. —
Си отвори шарени ковчези,
си извади сфила и кадифе,
си извади сарума калпака.
Кога царот на глава го клава,
на рамена калпак му легнало;
на калпака триста драма злато.
— Уште Момчула што ми имаше? —
Му извади Момчулови скорни,
кога царот скорни и видело,
двете нозе царот и пикнало,
и обете нозе и созеде.

Тогај царот ми се зачудило,
таков добар јунак што загина

Тогај викна на своите луѓе:
— Фатете ја Момчулица млада,
што предаде својот стопанин,
кренете ја и запрегајте ја,
закопајте ја дури до колена,
намачкајте ја лоја и катрана,
огин дајте од русите коси,
изгоритеаква биханија. —
Ја запалија и се изгори,
и се стори магли и правои.
Изговори Момчулова сестра:
— А честити цару Костадину!
Опули се в мене окаена,
како брата ја да си прежалам?
Гледај црни крвој од главава;
мене не брига за косата,
мене не е брига од болката,
бар ни живот јас не си ја сакам,
тук си тажам мои мили брата,
што загина од недугова жена. —
Си ја зеде неговата сестра,
цар Костадин нејзе говореше:
— Право имаш убава девојко!
Кој как соли, така ќе си срка;
кој как чини, така ќе си најде.
Биди жива и разговори се,
друга коса, девојко, ќе никне. —
Со себеси зеде лична мома,
ја однесе у своите дворје.

## КРАЛЕВИЌ МАРКО И ТРИ НАРЕЧНИЦИ

Трудна била млада Јевросима,
трудна била, дете си родила,
Волкашин се многу израдува,
дека му се машко дете роди.
Си го прати на крштење црква,
да го крстат уште незадојано.
На детето име му клале,
чесно име Марко Кралевиќе.
Волкашин ми гости поканило,
повојница на дете да стора,
трека вечер со слатка вечера.
Гости дошле и си вечерале,
по вечера што си полегнале,
полегнале и сите заспале;
Волкашин ми саде не спиело.
Време било токму на полноќе,
на полноќе, време глуа доба;
што ми дошле до три наречници,
на детето к'смет да наречат;
двете к'смет на Марка нарекле,
треќа рекла, Марко да е јунак,
кога момче она да порасти,
на татка си коски да му скрши.

Кога чуло крала Волкашина,
што нарекла треќа наречница,
лели, нему ѓуч многу му падна,
што си зеде Марко малечкао
и го кладе во една кошница,
кошница со смола намачкана,
та го фрли по бела Вардара,
да с' удаи и да куртулиса,
од што рекла треќа наречница.

Вардар тече и Марко го носи,
кошницата покрај брегот плива;
мали Марко во кошница писка.

Што го дочу младоно овчарче
и се прибра крај брегот да види,
што е тоа, што толку да пишти.
Кога виде дете во кошница,
на овчарче, лели, жал му падна,
се наведе и кошница фати;
кога виде во кошница дете,
си го крена на две бели раце,
го однесе дома кај мајка си,
да го гледа и да го изгледа.

Го гледала и си го ранила,
што станало момче за работа,
го главила Марко за телчарче,
да си пасе сите телци селски.
Телци пасол три дни, ем три ноќи,
четврти ден ми истепал телци,
та си дошол дома при татка си.
Много мака нему му паднало,
дека телци Марко истепало.

Се налути татко му од Марка,
та истерал Кралевиќа Марка,
да не седе в негоите куќи,
и на Марка тој вака му рекло:
— Ај оттука ти, дете копиле,
што ми стори голем пакост мене,
голем пакост и страм ми донесе,
што истепа сите селски телци,
за да платам едно чудо пари,
та да смирам сичките селани;
ти да беше дете аирлија,
не ќе беше по река пуштено
од твој татко и од твоја мајка,
да се давиш во белиот Вардар,
во Вардаро син ми да те види
и од Вардар тој да ми те земи,
и дома ми тој да те донеси,
да те гледам и да те изгледам,
да те сторам момче за женење;

и сега ти пакост да ми сториш,
сите телци селски да истепаш.
Ај оттука, кај сакаш, оди си;
Вардар татко тебе нека ти е,
и Вардар мајка нека ти е! —
Кога чуло Марко Кралевиќе
од овчарот, што му беше рекол,
се устрамил Марко и избегал;
си отишол покрај бели Вардар
и си седнал во белата песок;
во песокта куќа си ископал
и си седнал тамо да живеи.
Свадба праил Рело Шестокрило,
свадба праил, сакал да се жени.
Ми поканил кралеи, банеи,
ми поканил китени сватои
и поканил свети Иоановци,
нунко канил стара Волкашина,
а Груица за стара девера;
помал девер му се попишмани.
Се налути Рело Шестокрило,
што испрати по старега девера
по патишта и по сите друмишта,
и по сите, богме, раскрстници
со здравица помал девер да ми бара,
кој ќе најди, девер да си земи.
Постар девер сегде ми прошетал,
по патишта и по раскрсници,
нигде девер она не ми нашло;
кога дошол до бела Вардара,
што ми нашол Марко во песокта,
пред Марко се Груица застојало
и извадил здравица со вино,
та поканил Марка за девера.
Лели, Марко тогај прогоори:
— Ај оттука, незнаен делија,
не шегуј се со мене сирака,
мене ми е Вардар татко и мајка,

а песокта мене ми е куќа. —
Прогоори постара девера:
— Не се, брате, со тебе шегувам,
туку тебе за девера канам
у него Рела Шестокрила;
зет ќе биде, невеста ќе зема,
заповедај, здравица си земи,
за да бидиш помала девера,
јас ќе бидам постара девера. —
Кога чуло Марко Кралевиќе,
што ми зело здравица во рака,
се напило и свадба почестило,
и помал девер она ми станало,
и тргнало на свадба да оди.
Што ми пошле у Рела Шестокрила,
Рело ми го лепо пречекало,
се пременил помала девера
со убаи свадбински алишта,
го обружа со светлоно оружје.
Ми чукнале свирци, табуанци,
ми тргнале китени сватои
и ми ошле, невеста си зеле.

Кога назад тие си иделе
и ми дошле во гора зелена,
што излегла една зверетина,
зверетина, богме, со три глаи;
што заптиса китени сватои,
та му зеде од сите дарои;
најодзади два млади девера,
тие водат убаа невеста;
зверетина невеста им сака,
на девера она вака рекло:
— Ја остајте, до два девера,
ја остајте младата невеста,
за живи да куртулисате. —

Се уплаши постара девера,
си остаи убаа невеста,
за живо тој да куртулиса.

Марко, брате, не ми се уплаши,
од невеста не ми се истаи
и невеста оно не си дава;
лели, ми се зверетин налути
и се пуштил Марка да загуби,
Марко ми се јуначки бореше,
сватоите отскраја гледале,
сите ми се, богме, уплашиле,
се уплашиле и ми избегале,
сите у Рела дома отишле.
Заптисале свирци, табуанци,
ми викнале ѓаци ем попои,
да ми пеат девер и невеста;
га седнале за душа да јадат,
за невеста и за малиот девер.
Зверетина со Марка се борил,
три саати токмо се бориле,
дури Марко зверетина кутнал;
му пресекол до три зверски глаи,
што ми зело сичките дарои
и отпуштил три синџири робје:
први синџир сѐ млади момчиња.
втори синџир сѐ млади девојки,
треќи синџир старци ем старички.
И си зело убаа невеста,
та си дошло у Рела Шестокрила
и ми пошол на честна трпеза,
та му фрлил трите зверски глаи.

Од глаи се сите уплашиле
и на нозе сите ми скочиле,
на Марка му чест голема дале,
на трпеза на чело го клале.

Тогај Марко викнал постар девер,
лели, рече Марко, проговори:
— Ој ти, море, постари девере,
кога не си ти за девер да си,
зашто си се ти девер сторило
и невеста на пат си оставил?

Наведи се јас да те научам
за други пат пак да бидеш девер. —
Се наведе Ѓуро, постар девер,
Марко му удари до шест боздогана,.
И повикал стари Волкашина,
та му удрил петнаесет боздогана,
му прекршил сите негои ребра.
Што повикал и старега свата,
та му удрил петнаесет боздогана,
дека не знаел невеста да чува.
И повикал китени сватои,
и заредил со тешка боздогана,
кому еден, кому два ударил
и секому даро му повраќал,
што му зела лоша зверетина.
И си седнал на честна трпеза,
та повикал младата невеста,
да му се клања и рака да му бакнуа.
Ми удриле свирци, табаунци,
пак отпрво поткачи се свадба.
Сите јадат и вино си пијат
и сите се радосно веселат.
Тогај ми се Волкашин потсетил,
проговори и Марка го праша:
— Ој ти, море, незнаен делија,
ќе те прашам, право да ми кажеш:
која мајка тебе те родило
и кој татко тебе те гледало? —
Лели, Марко тогај проговори:
— Ој ти, море, стари Волкашине,
Вардар мајка, Вардар ми е татко,
ситна песок ми е моја куќа. —
Кога чуло крала Волкашина
што му кажа Марко Кралевиќе,
оти Вардар нему мајка било,
тој се сетил оти тој е Марко.
Лели, вели крала Волкашина:
— Ој ти, море, момче помал девер,

ти си мој син, јазе сум ти татко,
сум ти клало име твое Марко,
трека вечер тебе ти нарекле
ти да бидеш јунак над јунака,
ти да станеш момче за женење
и коските мене да ми скршиш,
кога ке си ти јунак порастиш.
Наречница трека така рече,
затоа те јас во Вардар фрлив,
да се удаиш и да не ме тепаш;
арно ама, што е наречено,
преку глаа ке врви на чоекот. —
Кога чуло Марко Кралевике,
што му кажа стара Волкашина,
оти тој на Марко му бил татко,
рипна момче на нозе јуначки,
та си стори до три метании
и му бакна рака на татка си,
и му сакал од татка проштење,
што му скршил коски со боздоган.
А Волкашин прегрнал си Марко
го целивал трипати во чело
и седнале на честна трпеза,
да си пијат вино ем ракија.
Јале, пиле токмо три месеци
и сите си радосно отишле,
откако се свадба битисала.
Фала богу, за чудо големо
што се рекло од три наречници,
што се рекло, и се извршило.

## МАРКО КРАЛЕВИЌ ЈА ГУБИ СИЛАТА

1

Ој ти тебе, боже, мили боже,
што ми правиш чуда и нишани,
да си чуди сета рисјанштија,
да се слави твоето свето име,
да се слуша од века до века! . . .
Сполај богу за чудо големо,
дека ќе се чудо нагледаме.

2

Шетба шета Марко Прилепчанец,
шетба шета земја по крајина . . .
Ми пријавнал коња шареногa,
шаренаго коња, дебелаго,
дебалаго коња, кршигоро;
ми наложил самура калпака,
на калпакот до три огледала,
а на ними перја паунови;
ми засукал мрка мустаќина,
еден мустак до три руна црни;
ми намуртил очи соколови
и над ними веѓи пијавици
како црни крилја ластовички;
ми опасал сабја дипленица,
што се дипли дванаесет пати,
што се носи коњу под гривата,
и ми сечи дрвја и камење.
А на седло, богме, ми привpзал,
што привpзал тешка боздогана,
што е тешка шестотини ока;
в рака држи она војно копје,
ко јасика тонка извишено;
се наметнал с гуна кабаница,

ми црнее како темен облак.
Кај да стапи Шарец добра коња,
било спилје, ил стеновит камен,
ми потонва коња до колена.
Од што ми е сила у јунака,
и притема мајке црна-земја,
од тежина грда носеејќи,
та ми јачи кутра црна земја,
ем ми јачи ко лиот се тресе.

3

Чудо гледа ѕвезда Вечерница,
чудо гледа, чудо невидено,
кај ми шета Марко Кралевиќе,
дур ми спотнал од велика сила,
а не знае со неа што да стори;
зашто нема јунак спроти себе,
нити јунак, нити лоштотија,
нити ламја, нити аждер лути,
нити вила, нити самовила,
нити некоја горска димна јуда.
Шета Марко земја по крајина,
ја земја е тажна пустелија,
та си нема с кого да се срети,
да се срети, дума да си дума,.
Ми погледа горе на небеси,
ми ја виде ѕвезда Вечерница,
кај ми грее и јасно се смее,
и ѝ збори Марко Кралевиќе:
— А еј гиди, ѕвездо Вечернице,
ќе те прашам, право да ми кажиш
ево шетам земја и краина,
сум ишетал сите кралевини,
нигде јунак нема спроти мене,
нити јунак, нито лоштотија,
нити ламја, нити димна јуда.
нити аждер, нити самовила.

Ти си грееш горе од високо,
и се пулиш редом надалеко —
дали има јунак сproти мене? —
И му вели ѕвезда Вечерница:
— Ој ти тебе, Марко Кралевиќе,
нел ме питаш, право ќе ти кажам:
јас си грејам горе од високо
и си гледам земја надалеко —
како тебе јунак не си видов,
не е било, нити пак ќе биде. —
Бог да бие Марко Прилепчанец,
што ми рече дума неразумна,
што си стори пуста будалштина,
та погуби своја јунаштина;
тога рече Марко Кралевиќе:
— Ој ти тебе, ѕвездо Вечернице,
уште мене јунак не познаваш.
Слушај мене, ѕвездо Вечернице!
Да ми слезе господ од небеси
и со него на мегдан излегвам.
Крај да има мајка црна земја,
с една рака неа ќе поткренам! —
Слуша него ѕвезда Вечерница,
ништо Марку ѕвезда не отвреви,
саде ѝ се лице затемнило,
затемнило, мошне замаглило,
побрзала, под облак се скрила,
та од што ѝ жалба припаднало,
проронила солзи низ облака
и ми паѓат солзи од висина
како роса долу на земјата.

4

Шетал Марко, мало што прошетал,
мачна му е Марку шетачката,
си умори Шарца добра коња,
од тонење в камен и кремење,

та го бие Марко Кралевиќе
с топузина меѓу црни очи.
Се разиграл коња пеливана:
се затресла кутра црна земја,
јачи, татни кутра црна земја,
завејале силнине ветрови,
прибучали реки и езера,
заиграло она Црно море,
и со него убаво Бело море,.
Силно море бучи и клокочи,
планињето трештат, се прекршват:
се уплашија луѓе по градишта
и зверои в глобоки пештери,
сите тишки мали по земјата,
ми писнаа сите во гласови,
кај ми викаат, до бога се слушат.
Сполај богу, лепо што послуша,
та погледа долу на земјата,
кога гледа кутра црна земја
кај ми јачи, ко лиот се треси.
На господа вишни се смилило,
оти видел земја не ќе може
таква сила грда да понесе.

Тога слезе горе од небеси,
се престори н' еден стари дедо,
та си зеде торба малечкава
и со земја торба ја наполни;
благослови еднаш и двапати
и се стори торба по тежина
колко сета мајка црна земја,
пак си седна господ на крстопат,
кај ќе мине Марко Кралевиќе.
Ете ти го Марко се зададе,
од планина скока на планина,
а пред него магли и правои,
а зад него дождој и камење,
што и фрлат коњот со копита.
Кога дише Шарец добра коња,

од ноздри му пламен излегува,
а од уста таа бела пена,
бела пена со крв размешана.
Кога гледа Марко Кралевиќе
во полето, по бели друмови
кај ми иди еден стари дедо,
на грб носи торба малечкава,
како стигна на пат на крстопат,
седна дедо малу да почине.
Го пристигна Марко Кралевиќе
и му вика уште оддалеко:
— Добро вечер, дедо, стари дедо!
Што те тебе нужда дотерало
да ми одиш по ниедна доба,
по пустава земја по краина,
со онаква торба малечкава? —
Му говори оној стари дедо:
— Дај бог добро, страшна алетино,
нел ме питаш, право ќе ти кажам:
и јас шетам земја и краина
со оваа торба малечкава,
туку ми е тешка и претешка,
та не можам торба да поткренам,
ти се молам, незнајна делио,
поткрени ми торба малечкава,
да ја дигнам, на грб да ја носам. —
Се насмеа Марко Кралевиќе,
кога виде торба малечкава,
пак не може дедо да ја крени
и пресегна свое војно копје
да покрене торба малечкава;
кога крева, торба не се крева,
ми прифати копје со две раце,
кога дигна право наугоре,
се прекрши на две половини.
Чудо гледа Марко Кралевиќе,
на очите свои не верува,
ми натера Шарца добра коња

да приближи близу до торбата,
ми пресегна со рака десница
и ми фати торба малечкава,
ми ја фати со малото прсте,
кога тргна право наугоре,
ми издивна Шарца добра коња
и смал' душа Марку проговори:
— Ој ти тебе, Марко мој стопане,
ми прекрши сите коњски коски,
ми искина мојте јаки жили,
ми погуби сета моја сила. —
Кога гледа Марко Кралевиќе,
што да види, чудо невидено —
ми потонал коња до колена,
а торбата не е помрднала.
Се налути Марко Кралевиќе,
та ми скокна од коња на земја
и ми клоцна торба малечкава
со сè сила со десната нога,
десна нога него го заболе,
а торбата уште не мрднува.

Уште појќе Марко се налути,
та ми фати торба со две раце,
со сè сила крева наугоре,
а со нозе тоне во кремење —
крвав пот му капе од лицето,
пусти очи му се испулиле,
ќе м' испрснат очи од глобови,
од што е заби притиснало,
уста му се крви наполнила,
тога одвај торба помрднало.
Ко се запна Марко уште еднаш,
ми поткрена торба до две педи
на висина горе од земјата.

Исплуштеа коски јунакови,
му се скина нешто од срцето
и се стресе Марко Кралевиќе,
си испушти торба на земјата,

кога гледа, с нозе ми потонал
во каменот дури до колена.
Тога вели оној стари дедо:
— Ој ти тебе Марко Кралевиќе,
дали значеш што тежина креваш? —
Одговори Марко Кралевиќе:
— Ој ти тебе, дедо, стари дедо,
што ќе биде ова вељо чудо?
Што тежина има во торбата? —
И му вели оној стари дедо:
— Ој ти тебе, Марко Кралевиќе,
ти поткрена сета црна земја!
Дали имаш сила јунаштина
да излезиш сега да се бориш
со господа вишни од небеси? —
Одговори Марко Кралевиќе:
— Сполај богу, за чудо големо,
што сум било лудо, неразумно;
кога не можам торба да поткренам,
как ќе можам на мегдан д' излезам
со господа вишни од небеси!
Тога рече оној стари дедо:
— Ој ти тебе, Марко Кралевиќе,
кога с копје торба поткреваше,
ти изгуби сила половина,
кога с прстот торба поткреваше,
си изгуби уште половина,
кога с раце земја поткреваше,
си изгуби и та половина,
кога торба веќе ја поткрена,
си изгуби сета прежна сила.

И отсега благослов ти давам
пак да бидеш јунак над јунаци,
ама к' има појунак од тебе,
не ќе можеш само со јунаштво,
да надбиваш незнајни делии,
а повеќе ними ќе надбиваш
со итрини и со измамвање! . . . —

Тоа рече, дедо се загуби.
Се зачуди Марко Прилепчанец
и ми тргна по бели друмови,
не ми оди како алетина,
туку оди кротко и полека,
солзи рони по бели образи,
раце крши од бели колена,
солзи рони по бели образи,
раце крши од бели колена,
жалба жали за напрежна сила,
што погуби своја јунаштина.
Та се врати во Прилепа града,
тамо се е младо оженило,
останало кралство да си држи,
да си варди земја по краина.
Оттогаш Марко Кралевиќе
со итрина фати да се бори.

5

Заман било, време поминало,
останало песна да се пее,
да се пее, да се прикажува,
да се слави божје свето име
за да слуша сета рисјанштија.
Дур не било, не би се пеало,
што слушало, сè весело било.

## ЈАНЕ ПЛЕТИКОСА

Вино пие Јане Плетикоса,
вино пие ем бога ми моли:
— Ал ќе дојде дена Ѓурѓовдена,
шума да олисти, гора да оличи,
да одберам триесет јунаци,
сите да се кој од кој појунак?! —
Како моли Јане Плетикоса,
како моли, така бог му даде:
шума се олисти, гора се заличи,
што ми одбра триесет јунаци
и ми разви зелена бајрака
ги однесе во Томор Планина.
Тога вели Јане Плетикоса:
— Ал чуете, триесет јунаци,
сите вие што сте одбирани?
Кој ќе се најми јунак над јунака,
да појдете во Мало Едрене,
да плените едренски безистен,
да донесете во Томор планина? —
Сите ми се в земја опулија,
дур се најде едно лудо дете,
лудо дете, сирота вдовица.
Ми отиде на Мало Едрене,
поплenило едренски безистен,
го донесе во Томор планина.

Пак ми вели Јане Плетикоса:
— Ал чуете триесет јунаци,
кој ќе с' најде јунак над јунака,
да појдете долу, на друмови,
да плените царевото азно? —

Сите ми се в земја опулија,
дур се најде лудото детенце,
лудо дете, посмрче родено:
што ми слезе долу, на друмови,
ми поплени царевото азно,
што ми беа до триесет коњи,

ѝ донесе во Томор планина.
Што ми дојде дена Митровдена:
шума ми падна, гора ми огрде!
Тога вели Јане Плетикоса:
— Ајде вие, триесет јунаци,
да делиме ќарот што сме стекле!
Си делија ќарот што си стекле.

# ЧАВДАР ВОЈВОДА И ЛАУШ

Чавдар на Лалча думаше:
— Лалчо ле, момче ујчево,
вика ме, Лалчо пашата,
пашата софијанската,
дава ми паша убава,
на ден цела жолтица,
а на вечер половинка.
И дарба ќе ми подари:
на секи јунак златен кафтан,
а па на мене дори два,
дори два златни кафтана!
Дали да идам, или не? —
Лалчо ујчу си думаше:
— Тук седи, ујчо, не оди,
не си е добра работа,
тоа е турска измама:
пашата ќе не измами,
живи ќе да не излови,
на синџир ќе не нанижe;
едни ќе да си обеси,
други ќе на кол побие.
Не оди, ујчо, седи си! —
Чавдара јад го дојаде,
дојаде та го догневи,
та си на Лалча думаше:
— Лалчо ле, момче ујчево,
твојата, Лалчо, работа,
како на жена непразна,
ти чекаш сè на готово! —
На Лалча многу докриве,
докриве, та му домачна
и на ујча си подума:
— Ујчо ле, ујчо Чавдаре,
молба ќе ти се помолам,
а па ти да ме послушаш:

ја ајде, ујчо, ја ајде,
јунаци да си раздвоим,
раздвоим, да го разделим:
ти земи, ујчо, одборот,
на мен остави изметот.
Ујчо ле, јас ќе останам
во софенската корија;
ти иди, вујчо, на Софен,
при таа паша софенска,
нека ти дарба подари:
на секи јунак злат кафтан,
а па на тебе дори два,
дори два златни кафтана;
нека ви ачец заплаќа,
на ден по цела жолтица,
а на вечер половинка. —
Чавдар си Лалча послуша,
та си јунаци раздвои,
раздвои, на две оддели:
Чавдар си зеде одборот,
на Лалча даде изметот.
Лалчо с дружина остана
во софенската корија:;
Чавдар отиде, на Софен,
при таа паша софенска.
Кога го виде пашата,
оддалеку му се поклони,
а одблизу му продума:
— Чавдаре, Чавдар војводо!
Оставете си пушките,
истакнете си пиштоли,
откачите си сабјите,
ај елате да седнеме.
да си појадем, попием,
убаво да си прикажем,
та дарба ќе ви подарам:
на секи јунак по кафтан,
на тебе Чавдар дори два,

дори два златни кафтана,
и акот да ви претплатам! —
Чавдар пашата поверва:
оставија си пушките,
истакнаа си пиштоли,
откачија си сабјите,
та при пашата влегоа.
Пашата дума на слуги,
дума и нарачува им:
— Слагајте бели трпези,
давајте гозби секакви,
донесете вино црвено,
и врла, бистра ракија . . .
Слуги на паша послушни,
сложија бели трапези,
даваа гозби секакви,
носија вино црвено
и врла, бистра ракија.
Паша ишарет чинеше,
слугите го разумеа:
по малку вино да вливат,
по многу татул да турат,
да си опојат Чавдара,
па после да си уловат
Чавдара, Чавдар војвода.
Слугите вино точиле,
точиле, пресно давале:
помалко вино вливале,
по многу татула турале.
А Чавдар не се досети
ни некој од дружината.
Опи се Чавдар војвода,
опи се та си позаспа;
и дружината му заспала.
Паша на слуги думаше:
— Принесите танки дарови,
танки, сукани сиџими,
ситни, ковани синџири. —

Па си стана сам пашата,
та ѓи премени, премени:
на секи јунак по сицим,
а на Чавдара дори два —
на раце танки синџири,
на нозе тешки томруци,
на шија дребни синџири.
Кога се Чавдар собуди,
та си погледна и виде
в какви е лични премени,
тој си на паша думаше:
— Пашо ле, паша ефенди!
Од пат сум вчера пристигнал,
на твоите чесни трапези,
од твоите чудни икрами
срцето ми се заклучи
и дремка ми се придрема.
Много ќе ти се помолам,
сега да би ме послушал,
ја да ми дадеш свирката,
сос свирка да си посвирам,
да ми се срце отклучи,
да ми се дремка отдреме. —
Паша Чавдара послуша:
донесоа му свирката,
раслабија му рацете.
свирка ми свири, говори:
— Лалчо ле, момче ујчево,
де да си, сега да дојдеш,
да ме погледаш и видиш
в какви сум лични премени:
на раце танки сицими,
на нозе тешки томруци,
на шија ситни синџири;
да дојдеш, ујку, да дојдеш,
да дојдеш да ме извадиш. —
Лалчо си зачу свирката,
та и тој од далеч засвири;

свирка му дума, говори:
— Ујчо ле, ујчо, Чавдаре,
не можам, ујчо, да дојдам,
не можам да те извадам,
то не е моја работа;
мојта работа невредна,
како на жена непразна;
јас чекам сѐ наготово,
јунаци ми се сѐ измет!
Чавдар на свирка повтори:
— Лалчо ле, момче, ујчево,
многу ќе ти се помолам,
било што било — забрави
и на наваму се управи,
поскоро да не извадиш;
малку е време остало,
Лалчо ле, ќе не избесат! —
Та стана Лалчо, Лалчо ле,
и си јунаци поведе,
јунаци, олан, изметот,
та се на Софан стигнали,
на софенските конаци,
порти им беа затворени.
Лалчо се брзом забрза
и тропиком си потскочи,
та си портите прескочи,
прескочи и ги отвори,
уведе внатре јунаци,
та на тамница отиде:
с раце камен кртеше,
сос заби синџири касаше,
та си вратата отвори
и си Чавдара извади,
и неговата дружина,
оние одбор јунаци.
Тога си Лалчо отиде,
на пашовите конаци.
Разби си Лалчо ареми,

та си пашата искара,
та к'с по к'с го режеше,
режеше и го питаше:
— Пашо ле, курво кафпио,
ќе ли да лажеш јунаци,
с измама да ги затриваш? —
Па му главата одреза
и на мадрак ја натакна,
та си јунаци поведе,
и свирката си свиреше.
Кога низ Софен врвеше:
— Јаллате месо пашово,
секому не е дадено,
да оди да го продава;
сал на Лалча е дадено,
да може да го продава,
на Лалча на бајрактара,
што води измет јунаци,
та вршат таква работа,
каква и одбор не вршат!

## СИРМА ВОЈВОТКА

Дека се чуло, видело,
мома војвода да бидит
на седамдесет сејмени,
на тија гори зелени,
на тија води студени?
Мома им веле, говоре:
— Това сос људба не биват,
това сос срдба не биват!
Земајте прстен од р'ка,
врзејте прстен на бука,
фрлејте редом на нишан;
кој ќе ударит прстенот,
тој ќе си бидет војвода
и мене ќе ме ќердосат. —
Сите фрлија со редом,
никој ми прстен не удри.
Мома си веле, говоре:
— Подај ми, чауш, пушката! —
Пушката пукна од р'ка,
падна ми прстен од бука.
Пак мома веле, говоре:
— Земајте камен, фрлејте,
кој ќе ме мене натфрлит,
тој мене нека ќердосат,
тој млад војвода да бидет. —
Сите ми се редом фрлјаа,
никој се камен не натфрли;
Сирма ми камен натфрли
десет чекори потамо.
И седамдесет дружина
одбраа Сирма — војвода.

# САМА МОМА ЦРНИ ОЧИ КЛЕЛА

Сама мома црни очи клела:
— Да би дал бог мои црни очи,
сѐ гледахте, днеска задремахте,
не видехте што по друм помина!
Поминаа два синџири робје,
први Бојо, другин Радин Бојо.
Бојо плаче, Радин Бојо теши:
— М'чи, Бојо, м'чи помлад брату,
туку гледај Скопје каменито,
каменито, бело варовито;
таму, брату, нас ќе не караат,
ќе не турат ју тевни зандани,
у зандани вода до колена,
у водата змии и гушчери,
ќе ни пушчат два млади џелата.
Гушчерјето нозе ќе ни јадат,
ја змиите очи ќе ни пијат,
џелатите нозе ќе ни сечат,
ем ќе сечат, ем ќе не питаат:
„Кажи ајдук, кажи дружината,
кажи ајдук в која се планина!"
Тизе, брату,едната да држиш:
ни сам ајдук, ни дружина имам!

Ќе ни сечат раце до рамена,
ем ќе сечат, ем ќе не питаат:
„Кажи, ајдук, кажи дружината,
кажи, ајдук, в која се планина,
дека пихте вино немерено,
де земахте пари неброени!"

Тизе, брату, едната да држиш:
ни сам ајдук, ни дружина имам,
ни сме пиле вино немерено,
ни земахме пари неброени. —
Бојо си му вели ем говори:
— М'чи, брату, м'чи не ми плачи,

ако сме си, брату, затворени,
не сме негде, брату, на јабана:
у Маркоте, у нашие зета,
у Марија, у нашата сестра.
Метала се покрај тевницата
и дочула нешто у тевница,
на клучаре вели ем говори:
— Еј клучаре, тевен тевничару,
ја подај ми клучи од тевница,
да отвора тевната тевница! —
И отвори тевната тевница,
куга виде — нејни до два брата:
бели бради дури до појаса,
ноктите им дури до дланите.
Поведе и сестра им Марија,
одвела и вонка на берберин,
обричи им тија бели бради,
исече им тија д'ги нокти,
испрати и дома да си идат.

## ИЉО ВОЈВОДА

Прочул се Иљо војвода
по таја Вила планина,
по таја гора зелена,
по таја трева зелена,
при таја вода студена.
Иљо е јунак над јунак!
Не дава хајта да мине,
не дава обир да стане,
не дава золум да биде
по таја Рила планина
од резаните читаци.
Собрали са се, набрали
и Турци и Арнаути,
па при пашата отишли
и на паша думали:
— Пашо ле, царска заптио,
ја дај ни, паша, низами,
в малешки села да идем,
Илија да си уловим
кожата да му одерам,
оти распрскал агите,
оти уплашил пашите,
оти пролеал турска крв
на оџи и на аџии,
на паши и на ајани,
на аги и на сејмени,
на моли и на дервиши. —
Пашата свикал низами,
та па им тио говори:
— В малешки села идете,

Иљо војвода фанете,
и в тамница го фрлите!
Низами думат с жален глас:
— Пашо ле, царска заптио,
прати ле, царска заптио,
прати ни доле вов Станбол
сос цара да се биеме;
ама не, пашо, не праќај
Илија да си гониме,
оти е Иљо војвода
на Крали Марка детето!

## АЈДУТСКА ГЛАВА

Озгора идат сејмени,
ајдутска глава носеја:
руси мустаќи сучени,
русото перче чешлано!
— Излези, бабо, да видиш,
да не ќе нишан познаеш,
од твоего сина Тодора? —
Баба излезе на врата,
ми се распули по друмје.
На часот нишан познала
од своего Тодора:
русото перче — чешлано,
руси мустаќи — сучени.
Баба на сејмен говори:
— Сејменче, море заламче!
Кај го сина ми најдовте? —
Сејменче бабо и вели:
— Не колни, бабо, не зборви!
Дур го сина ти фативме,
педесет мина паднаа;
дури му раце врзавме,
уште сто мина паднаа;
дури му глава зедовме,
сам буљукбаша погина.
Ашкосум, бабо пироолсум,
на твојот син Тодора!
Со пресно млеко си го доила,
со ројно вино си го поила.
Мошне те тебе колнеше,
зашт не м' си дала оружје:
танката пушка дебранска,
чифте пиштоли тетовски.
Ушт да имаше, бабо, оружје,
главата не му земавме,
тој глава ќе ни земаше!

## РАНЕТ ЈУНАК

Пушка пукна во гора зелена,
та удари Тове добар јунак!
Јунак падна, барјакот не падна.
Проговара Тове добар јунак:
— Еј дружина верна и собрана,
земете ме на две танки пушки,
носете ме горе на планина,
со калашки гроб ми ископајте,
побијте ми тоа војно копје,
врзете ми таа добра коња,
па нек писка ем нека ми виска!
Ќе да чуе мојот стари татко,
ќе да чуе ем ќе да ми дојде.
Еј ти коњу, таа добра коња,
дигај глава више во небеса,
та не давај татко да те фане!
Он ќе скапо да ми те продаде,
мене нејќе он да ме спомена!
Пушка пукна во гора зелена,
та удари Тове добар јунак!
Јунак падна, барјакот не падна.
Проговара Тове добар јунак:
— Еј дружино верна и собрана,
земете ме на две танки пушки,
носете ме горе на планина,
со калашки гроб ми ископајте,
побијте ми тоа бојно копје,
врзете ми таа добра коња,
па нек писка ем нека ми виска!
Ќе дочуе мојот мили братец,
ќе да чуе ем ќе ми дојде.
Еј ти коњу, таа добра коња,
дигај глава више до небеса,
та недавај брата да те фане!
Он ќе многу тешко да товара,
мене нејќе он да ме спомена!

Пушка пукна во гора зелена,
та удари Тове добар јунак!
јунак падна, барјакот не падна.
Проговара Тове добар јунак:
— Еј дружино верна и собрана,
земете ме на две танки пушки,
носете ме горе на планина,
со калашки гроб ми ископајте,
побијте ми тоа бојно копје,
врзете ми таа добра коња,
па нек писка ем нека ми виска!
Ќе да чуе моја стара мајка,
Ќе да чуе ем па ќе да дојде.
Еј ти коњу, таа добра коња,
снижи глава ниско до земјата,
она тебе нека да те фане
она тебе многу ќе те чува,
она сено тебе ќе те ране,
она вода тебе ќе те пое,
она мене ќе ме споменуе!

## СТРАИЛ СТРАШЕН ВОЈВОДА

— Страиле, море Страиле,
Страиле страшен војводо,
зашто си толку уилен?
Дали те старост налегна,
или ти пате омрзна,
или те пушка дотегна,
или ти љубне омиле? —
— Од ништо не ми дотегна,
ниту ме старост налегна,
нити ми пате омрзна,
нити ми пушка дотегна,
нити ми љубна омиле;
здала се клета потера:
до седумдесет Татари
и седумдесет мрсници,
седум барјака носеа,
самски пашата напреде,
Страила они тераа,
Страила страшна војвода. —
— Страиле, море Страиле,
Страиле страшен војвода,
тоа ли грижа ќе береш?
Соблечи руо ајдушко,
облечи руо просјачко
и тури шапка мечкарска,
запаши сабја од страна,
та спадни доле во поле,
дека си минат два пата,
па најди вода студена
и најди сенка ледена,
на мермер-камен си седни
и тури нога под себе,
исправи сабја врз себе,
да ти сабја не види,
та ќе си тераш за бога.

Там ќе помине потера,
секој ќе даде по пара,
паша ќе даде пет пари
и ќе те паша попита:
,,Просјаче, младо просјаче,
ти ми се шеташ по светот,
виде ли негде Страила,
Страила страшна војвода?''
Ти му на паша оддумај:
,,Ој море паша, пашичко,
мене ме гледај и него,
со мене думај и с него.''
Истргни сабја френгија,
та си земаај на десно,
додека дојде на лево,
салте пашата остави. —

Страил е тоа послушал,
соблекол руе ајдушко,
облекол руе просјачко,
турил е шапка мечкарска,
запашал сабја од страна,
та спаднал доле во поле,
дека си минат два пата,
нашол вода студена
и нашол сенка ледена.

Седнал е на мермер-камен,
турил е нога под себе,
исправил сабја врз себе.
Затерал си е за бога.
Помина клета потера,
секој му даде по пара,
паша му даде пет пари
и на Страила говори:
— Просјаче, младо просјаче,
ти ми си идеш по светот,
виде ли негде Страила,
Страила страшна војвода? —
Страил му вели, говори:

— Ој море паша, пашичко,
мене ме гледај и него
со мене думај и с него.
Истргна сабја френгија,
па се разврте на десно,
додека дојде на лево,
салте си паша остана.
— Ој море паша, пашичко,
виде ли сега Страила,
Страила страшна војвода? —
Паша му вели говори:
— Еле ме жива остави,
што си си чинил, па чини!

## ЗАПЛАКАЛО Е МАРИОВО

Заплакало е Мариово
за тој си Ѓорги сугаре:
— каде си, Ѓорги, да дојдиш,
каде си страшен војводо,
од Грци да не куртулиш —
Грци станале шпиони!
Викна ми Ѓорги, повикна
од Демирхисар планини:
— Слушам ве, браќа, слушам ве,
слушам ви гласот жалостен,
еве сум, браќа, кај идам
со триесет одбор момчиња,
момчиња саде избрани
од цела казаа Битолска!
Пристигна Ѓорги Сугарев
со триесет одбор момчиња,
сите со пушки манлихер
и со наган леворвери.
Проклет бил шпион Лигушот —
тој ја предаде четата.
Кога ми стигна Сугаре
во Параловски ливади,
згрмеја турски залпои
од Параловски чукари.
Извикна Ѓорги Сугаре:
— Дружино верна, зговорна,
гуните пусија свиткајте,
зашто се камен не најдва!
Уште ми речта не рече,
згрмија нови залпои,
Ѓоргија ми го удрија
и многу одбор момчиња!

## ДЕЛЧЕВ ВОЈВОДА

Делчев се викна, провикна:
— Горо ле, горо зелена,
горо ле, горо зелена,
развивај шумо зелена,
отвори сенки широки,
покривај тевни долини,
ќе мине Делчев војвода
со седумдесет дружина;
ќе мине поле струмичко,
крај беговите чифлици,
крај тија бели пченици,
крај таја чешма шарена. —
Делчев се викна, провикна:
— Дружино верна собрана,
од таја вода не пите,
таја е вода погана.
Сношти сејмени минаа,
ранен сејменин носеа,
лути му рани мијеа! —
Таман си това думаа,
ето ти бекче од село,
фана го Делчев војвода,
закара горе в планина.

Делчев си писмо напишал,
та ги испрати на бего,
на бего доле в чифлико:
— Бего ле, бего струмички,
твојто го дете фанавме,
ето го тука при назе.
Докарај, беже, докарај,

до три товара ж'лтици,
да ти детето отпуштим! —
Закарал бего, закарал
до три товара ж'лтици.
Делчев си парите зема,
Бекчето не го отпушчи.
Делчев си сабја замахна,
на бекче глава отсече,
Делчев си сабја замахна,
на бего глава отсече.

## ЦРНА СЕ ЧУМА ЗАДАДЕ

Црна се чума зададе
там долу в Македонија.
Кој ќе се јунак одбере
чумата да ја пропади?
Избрал се, ми се изнашол
млад Делчев, Гоце војвода,
млад Делчев, Гоце војвода.
Он ојде в Македонија,
чумата да ја пропади
од жална Македонија.
Кој иде горе низ гора,
дал ми се Турци поганци?
Не ми се Турци поганци,
тук ми се одбор дружина,
ранет ми другар носеа.
Со куршум јунак прониждан
од лева страна во срце,
млад Делчев, Гоце војвода,
Делчев дружина говори:
— Дружино верна зговорна
вие утре ќе врвите,
кому ќе ме оставите,
водичка да ми подаде,
срцето да си разладам,
устата да си расквасам?
Дружино, мои комити,
кога ќе вие минете
низ моја града Кукуша,
мајка ми ќе ве пречека,
за мене ќе ве попита:
„Дека е Делчев војвода?"
Вие ќе нејзе кажете:
„Делчев се јунак посврши,
за црна земја робинка,
за жална Македонија!

## БЕСЕЊЕТО НА ВОЈВОДАТА АЛЕКСАНДАР ТУРУНЏЕВ

Црно му било пишано
на Александар Турунџов:
шеснаесет години војвода,
на седумнаесет го фатија.
Го кладоа во долапи,
во тешки пранги железни.
Бог да го бие пашата,
тој валијата битолски,
тој на Александар говори:
— Кажи бре, кажи, Александро,
што си до сега направил? —
Ми одговори Александар:
— Дегиди, пашо битолски,
не ли ме прашаш, распрашаш,
сѐ право ќе ти раскажам:
к'шлите сум ги изгорил,
железници бомбардирал,
Турците сум ги истепал,
анките сум ги одбулил. —
Тогаш се паша налути
и луто ми го излага:
— Ја излези, бре Александро,
надвор е твојата невеста
со машко дете на раце!
Се израдува Александро,
излезе од долапите.
Тогаш му раце врзаа,
на бесилка го однесоа,
на бесилка — на Атпазар.
Дојде поп да го опева
и дробни солзи пророни.
Александро му прозбори:
— Не плачи, дедо, не жалај!
Ако ме мене обесат,
поарни ќе се од мене,
поарни храбри војводи!

## ДОЈДЕ ВРЕМЕ, СТАРА ЛЕ МАЈКО

— Дојде време, стара ле мајко,
дојде време, мајко,
дојде време, стара ле мајко,
партизан да ода! —
— Дал не ти е жално, бре сине,
дал не ти е жално,
дал не ти е жално, бре сине,
за твојата мајка? —
мојата мајка, мајко,
мојата мајка, стара ле мајко,
е Вичо Планина! —
— Дал не ти е жално, бре сине,
дал не ти е жално,
дал не ти е жално, бре сине
за твојата жена? —
— Мојта жена, стара ле мајко
мојта жена, мајко,
мојта жена, стара ле мајко,
пушка манлихерка! —
— Дал не ти е жално, бре сине,
дал не ти е жално,
дал не ти е жално, бре сине
за твоите деца? —
— Мојте деца, стара ле мајко,
мојте деца, мајко,
мојте деца, стара ле мајко,
ситните куршуми! —

Дека да ги пушчам, ле мајко,
дека да ги пушчам,
дека да ги пушчам, ле мајко,
работа ми вршат.

Работа ми вршат, ле мајко,
работа ми вршат,
работа ми вршат, ле мајко,
фашиски глави кршат!

## ПАРТИЗАНСКА ГЛАВА

Стани Пецо, стани другар
од твоијет грозен гроб!
Веле стапи на пештера,
тоj ми вели ем говори:
— Аj станујте, мој другари,
фашистите сардисаа,
сега за нас живот нема,
живи ќе не изфаќаат!
сите тогаj се пробија,
се пробија, куртулија,
другар Пецо ни погина —
фашистите го фатија,
главата му пресекоа,
долу село ја єнесоа,
долу село во Габровник,
во Габровник на средсело.
Изговара проклет Петре:
— Oj падаре, партизане,
собери ги селаните,
селаните габревчани,
да познаат ова глава,
ова глава партизанска!
Сите тогаj излегоа,
никоj глава не познава,
никоj глава не кажува.
— Oj падаре, партизане,
ајде сега напред пред нас!
Го тераа до ливаѓе,
тува глава му зедоа.

## СИЛНА МИ ВОЈСКА ИДЕШЕ

Силна ми војска идеше,
тоа е војска ненаша,
тоа е војска германска,
германска те и фашиска.
Кога излезе на Ботун,
тешки топови постави
и митролези наличи
за село Црвена вода.
Тешки топови пукаа
и митролези косеа
во село Црвена вода.
Силна ми војска потргна.
Кога ми дојде под село,
стари ми баби намери
и стари баби питаше:
— Кај ви се партизаните,
кај ви се ваши селјани,
селјани та и селјанки? —
— Не знајме партизаните.
Селјаните излегоа
во Караорман, в планина,
од ваши силни топови.
Селјанки избегаа
во Караорман, в планина,
од ваши силни пукања. —
Одма ми в село влегоа,
фатија куќи да плевнат,
фатија амбари да црпат,
фатија правци да колат.
Тие ми беа Германци.
Кога балисти дојдоа,
фатија визби да барет
визбите ми ѝ најдоа
и во визбите ковчези,
ковчези од невестите,

ковчези од девојките.
Сето го руо кренаа
руото од невестите,
руото од девојките.
Ковчезите исцепија,
на огон ги наредија.
Кога си војска отиде,
моми од гора дојдоа.
Дојдоа партизаните.
Кога ми моми видоа
бело ми руо кренато,
фатија моми да плачат:
— Оф леле боже до бога,
да каде ни е руото? —
Партизаните велеа:
— Молчите, моми ќутите,
кога ќе дојде Ѓурѓовден,
тога ќе ние видиме
каде е вашето руо.
Скапо ќе ние платиме,
со нивни пчошки животи. —

## БЕЛЕШКА НА ПРИРЕДУВАЧОТ

И покрај тешкотиите во една ваква мала книшка да се прикажат сите видови лирски и епски народни песни, тоа е сепак остварено. Извршен е подбор што овозможува на учениците не само да го согледаат разновидниот карактер на македонското поетско творештво, туку нивната голема уметничка вредност.

Песните се од разни краишта на Македонија и биле запишани за последниве сто години. Нивниот јазик го покажува богатството на македонските дијалекти. Најмногу песни има од Западна Македонија. Врз текстовите на песните не се вршени промени. Фонетскиот начин на запишување, што го применувале поголемиот број наши собирачи, е заменет со денешниот наш правопис, при што е употребена, сосема разбирливо, и нашата азбука.

## РЕЧНИК

*азно*, богатство, пари; сокровиште
*аинк*, веселба со музика
*аирлија*, среќно!
*ајан* (*ин*), началник, управник на град (област)
*ак*, плата
*алаетина*, ѕверетина
*анка*, була
*арам*, незаслужен, неправеден; спротивно од *алал*
*аџамија*, неопитен, невешт
*ашколсум*, браво
*безистен*, покриен пазар
*битиса*, сврши, заврши
*валија*, управник на област
*гаваз*, телохранител; полицај
*гуч*, мачно, тешко
*залп*, истрел
*заман*, време; рок
*заптија*, полицај, жандар
*заптиса*, затвори, загради; уапси
*золум*, насилба, неправедност; тиранија
*измет*, помош, услуга; грижа
*икрам*, почит; гостопримство
*ишарет*, знак, миг
*јабана*, туѓина
*кааза*, околија
*кафпе*, развратник-ца, никаквик-ца; плен. лукав
*к'смет*, среќа

*кафтан*, горна, долга свилена облека
*кердоса*, засака
*кумаш*, штоф, ткаенина
*курбан*, жртва
*маздрак*, долго копје
*метанија*, наклон
*низам*, војска; војник
*нишан*, белег, знак
*нунко*, кум
*ордија*, војска
*пусат* (пусија), заседа
*татул*, див орев, татул
*томрук*, пранги; затвор
*хајта*, платена војска
*чапрази*, горна облека, со два реда
вкрстени копчиња
*чауш*,
*џанана*,
*џенем*, рај

## ЛИТЕРАТУРА

Антологија на македонската лирика (предговор Димитар Митрев), Београд, 1951.

Верковиќ Стефан, Македонски народни песни, Скопје, 1961.

Ѓуриќ Војислав, Српскохрватска народна епика, Сарајево, 1955.

Илиев Т. Ат., Сборник от народни умотворения, обичаи и други. народни песни. Книга I, София, 1889.

Икономов В., Сборник от старо-народни умотворения из дебърско, кичевско и охридско, Солун, 1895.

Киселиновиќ J. Ѓ., Охридско-преспанска лира, Битољ, 1925.

Книга за Миладиновци 1862—1962. Зборник од студии, статии и прилози, Скопје, 1962.

Конески Блаже, Збирка на македонски народни песни, Скопје, 1945.

Конески Блаже, Од борбата, народни песни, Скопје, 1947.

Костиќ Станко, Малешевски народни песни. Издание на Институтот за македонски јазик, Скопје, 1959.

Македонски музички фолклор. Песни. I. Уредил Живко Фирфов. Скопје, 1953; II, Скопје, 1959.

Македонски народни песни, собрани на фестивалите во Битола и Штип, Скопје, 1948.

Македонските мелографи од крајот на XIX век. Издание на Институтот за фолклор, Скопје, 1962.

Миладиновци — Зборник 1861—1961, Скопје, 1962.

Паскалевски Паскал, Народни песни од Егејска Македонија. Издание на Институтот за македонски јазик, Скопје, 1959.

Сборник от народни умотворения, наука и книжнина (Софија, од кн. I — 1889 па до кн. XLVIII — 1954) со голем број објавени народни песни од Македонија.

Сборник от народни умотворения и народопис, кн. XLVIII, София, 1954. Народописни материали от Разлошко, Собрани од Димитър и Костадин Г. Молерови.

Тахов Наум, Сборник от македонски народни песни, София, 1895.

Хаџиманов Васил, Македонски борбени песни, Скопје,

Църнушанов Коста, Македонски народни песни, София, 1956.

Шапкарев А. К., Сборник от български народни умотворения, София, 1891—1894.

Ястребов С. И., Обычаи и песни Турецких сербов, С. — Петербург, 1866.

## СОДРЖИНА

Кирил Пенушлиски, **Народна поезија**; техн. уредник и нацрт на корицата: Коста Бојаџиевски; коректор: Љупка Лазарова.

Издавач: Книгоиздателство „Кочо Рацин“ — Скопје. Главен уредник: Славко Јаневски. За издавачот: Ацо Шопов. Графички завод „Гоце Делчев“ — Скопје. Декември 1964 година. Тираж 7000 примероци

УЧЕНИЦИ!

Школската библиотека наполно ја прилагодивме за вашите потреби. Со 40 книги ги опфаќаме сите автори што ги предвидува наставната програма. Ако во вашата лична библиотека ги имате комплетирано сите книги од оваа едиција вие сте обезбедени со целокупниот материјал за успешно совладување на предметот македонски јазик и литература.

Секоја книга содржи обемен предговор за животот и делото на авторот како и одломки од неговото творештво дадени така што ви се овозможува да се запознаете со содржината на секое застапено дело.

Досега се излезени од печат следните книги:

**ИВО АНДРИЌ**
**КРЧОВСКИ—ПЕЈЧИНОВИЌ**
**АЛЕКСАНДАР С. ПУШКИН**
**К. П. МИСИРКОВ**
**П. П. ЊЕГОШ**
**АНТУН АШКЕРЦ**
**ВУК КАРАЏИЌ**
**ЛАЗА ЛАЗАРЕВИЌ**
**ГРИГОР ПРЛИЧЕВ**
**КОНСТАНТИН МИЛАДИНОВ**
**РАДОЕ ДОМАНОВИЌ**
**СИЛВИЕ КРАЊЧЕВИЌ**
**ДАНТЕ АЛИГИЕРИ**
**ВЛАДИМИР НАЗОР**
**Н. В. ГОГОЉ**
**АУГУСТ ШЕНОА**
**ОНОРЕ ДЕ БАЛЗАК**
**МАКСИМ ГОРКИ**
**БОРИСАВ СТАНКОВИЌ**
**ИВАН МАЖУРАНИЌ**
**ШЕКСПИР**
**МИРОСЛАВ КРЛЕЖА**

НАСТАВНИЦИ!

Новата серија на нашата школска библиотека е прилагодена така што одлично ќе ви послужи и вам како потсетник и прирачник. Во секоја книга се дадени библиографски податоци што ќе ви го олеснат барањето на најнужната литература за секој од авторите што ги предвидува школската програма.

РОДИТЕЛИ!

Школската библиотека ја печатиме во ограничен тираж. Затоа погрижете се навреме да се снабдите со секоја новоизлезена книга. Едицијата е прилагодена така што ќе ви биде добродошла за секое од вашите деца годинава и секогаш подоцна. Нашиот план ги опфаќа оние автори кои се застапени во наставните програми за средните школи.